# ПРЛИЧЕВ И НЕГОВОТО ДЕЛО

## I

Во 1835 година монахот-книжовник Кирил Пејчиновиќ го длаби, во Лешочкиот манастир, епитафот на својата надгробна плоча и со тоа го прави, како што се знае, првиот стихотворен обид во поновата македонска книжнина. Истата година едно охриѓанче во кое се крие нашиот најголем поетски талент во XIX век — заодува на училиште. Тоа е Григор С. Прличев. Нему треба да му заблагодариме што само четврт век по толку скромниот свој почеток македонската поезија доби творба со висока уметничка вредност — поемата С е р д а р о т (во 1860) г.). Веќе самиот овој факт нè побудува да ѝ посветиме особено внимание на личноста на поетот, на неговиот животен пат, на средината во која растел, на условите при кои се развивал како човек и поет.

Прличев е роден во Охрид на 30 јануари ст. ст. 1830 година во бедно семејство. Татко му Ставре умира уште кога бил идниот поет „шестмесечно младенче“ (негов израз од А в т о б и о г р а ф и ј а т а, од која и црпиме најмногу податоци за животот на поетот), така што грижата околу издршката на многудетното семејство (со Григора три машки деца и едно девојче) паднала врз плеќите од мајка му Марија. Работејќи полска работа и измеќарувајќи по богатските охридски куќи (со „јуначко земјоделие и туѓоработништво“), помагана некое време и од дедото на поетот, својот свекор, оваа македонска жена, вредна, храбра, истрајна и упорна (таква ќе остане за секогаш во свеста на поетот и со тие свои својства ќе биде извор на несеклива инспирација во неговото поетско творење), ги подига своите деца. Живото, впечатливо дете бргу успеало, со помош од деда си, да научи да чита — грчко писмо.

Грчкото писмо, грчкиот јазик, култура и просвета ќе бидат повеќе од четврт век постојано присутни фактори во животот на поетот: тој ќе се развива како интелектуална и поетска личност под превосходното деј-

ство на тие фактори. Зошто е тоа така? — Охрид во триесеттите и четириесеттите години од минатото столетје не е веќе ни сенка од оној град — жариште и расадник на словенската писменост од времето на Климента и Наума и нивните многубројни ученици. Останале во свеста на охридското население само спомените за тие словенски просветители, останала по некоја ракописна црковна книга напишана со словенско писмо. Во времето на Прличевото детство и момчештво во Охрид нема човек што може да прочита текст напишан со словенски букви. Според Прличев, во 1861 г. имало само тројца души што знаеле да читаат словенско писмо. Толку жестока била историјата кон Охрид. За разлика од други македонски градови, во кои никогаш наполно не згаснала словенската писменост и во децениите за кои говориме веќе има, на културно-просветен план, и литературни пројави (од 1814 до 1819 Јоаким Крчовски ќе објави пет книги, од кои е последната, Различна поучителна наставленија, обемен труд; Пејчиновиќ ќе го издаде во 1816 Огледало, а во 1840, во печатница основана во 1838 во Солун од Теодосија Синаитски, ќе го напечати својот труд Утешение грешним), Охрид е под доминантно грчко влијание, ширено преку цркви и училишта од страна на Цариградската, грчка, патријаршија — Фанарот. Но тоа нема да трае уште долго. Ќе почне и во Охрид кон крајот на четириесеттите години борба против приврзаниците на Фанарот, фанариотите и сето она што го носат тие, а за народни, словенски, македонски училишта и цркви.

Обнадежен од успехот на идниот поет во овладувањето на грчкото писмо, дедо му го запишува во грчко училиште и, дури го крепи снагата, редовно го придружува до училиштето и назад. Пред умирачката, ѝ остава завет на снаа си: „На Григора се надевам; и ти да се надеваш... Дај ми клетва оти ќе го прашчаш на училиште". — И сѐ до својата осумнаесетта година Прличев е постојано во Охрид: учи при повеќе учители, го прекинува неколку пати школувањето, ѝ помага на мајка си вадејќи по некоја пара продавајќи муренки од куќната муренка, препишувајќи грчки ракописни книги за побогати граѓани, помагајќи им на богатските деца во учењето. Во последните години од школувањето во Охрид учител му е Димитрија Миладинов. Свршувајќи го учењето, Прличев е принуден да стане терзија. За среќа, наскоро оди за учител во Тирана. Но таму не останува долго. Во тоа време веќе перфектно го владее грчкиот писмен јазик, го чита Омира и се учи од него. Заштедувајќи извесна сума, тој се враќа дома, во Охрид, со цел да го продолжи своето образование. По желба и совет од роднините, Прличев оди во Атина да студира

медицина. „Тогаш (т.е. по враќањето од Тирана. — Т. Д.) ми се решаваше судбината — ќе напише Прличев во својата Автобиографија. — Не се најде ниеден да ме посоветува да одам во Русија (неговиот врсник Константин Миладинов ќе појде таму дури при крајот на 1856 г. — Т. Д.). А пак тогаш само името на Атина и Јанино звучеше у нас“. Медицинските студии не го привлекувале („најомразен од сите предмети ми беше анатомијата“); пишувал песни и ги закачувал на таблата од универзитетот, се интересирал повеќе за литературните манифестации во главниот грчки град. Ужасно го нервирале граматичките погрешки во јазикот на професорите: „Штом ќе чуев некоја јазична нивна погрешка, ми се чинеше дека небото паѓа и често си дозволував да ја поправам“. Но исто така сеќавал омраза кон своите шовинистички настроени соученици. Поради неговиот негрчки изговор и бедна облека, тие презриво се однесувале кон него. Не го трпеле јазикот на неговиот народ. Кога поминувале пред зградата на универзитетот костурските мајстори, студентите великогрци, слушајќи ним непознат словенски јазик, ги исмевале: „Еве ги идат воловите“. „Ми се кинеше срцето — вели Прличев. — Навреден во народното честољубие, тлеев од гнев и не можев да го излеам . . . “ Не можел да остане долго во Атина. Парите од Тирана бргу свршиле, часовите што ги давал од француски малку помогнале, се поболел и требало да се врати дома. Сепак не пропуштил да присуствува на овенчувањето на најдобриот грчки поет за 1850 година со лавров венец. Овој настан ќе му даде нови импулси на Прличева во неговото поетско творење. Десет години тој ќе биде оддалечен од Атина, ќе се наоѓа меѓу свои луѓе, ќе ги раширува своите литературни хоризонти, ќе пишува стихови и ќе го чека времето кога ќе може и тој да испрати на конкурсот поетска творба достојна да им се противстави на другите и да ги победи.

По враќањето од Атина (со зајмени пари), успева да се намести учител во струшкото село Долна Белица. Таму поминува две години здравствено и материјално закрепнат, душевно смирен и концентриран. „Таму природата ми се виде чудесно убава . . . “ И тој ќе „стихотворствува без да сака“. По безуспешниот обид да учителствува во Битола, се условува учител во Прилеп. Таму не останува ни пол година: на покана од „охридските првенци“ се враќа во родниот град и работи, како учител, цели шест години. (За целиот овој период од десет години, 1849—1859, Прличев пишува крајно скржаво: му одделил во својата Автобиографија сѐ на сѐ четириесетина реда.) Со некоја заштедена пара, начитан, навлезен во светот на поезијата, а при тоа силно амбициозен, Прличев во август 1859 втор пат оди во Атина

за, по неговите зборови, да ги продолжи одамна прекинатите медицински студии. Ако се земе предвид дека имал аверзија кон медицината, нема да погрешиме ако претпоставиме дека вистинската причина за Прличевото второ одење во Атина е желбата да се афирмира на литературното поле. Затоа во текот на шест месеци (август 1859 — февруари 1860) тој работи над поемата А р м а т о л о с (С е р д а р о т), секако отпорано замислена и скицирана, и до определениот срок (13 февруари) ја праќа на конкурсот за најдобра поетска творба.

Резултатот од поетскиот натпревар, на кој учествувале познати имиња на тогашната грчка поезија, е објавен веќе на 25 март истата година многу тржествено, во присуство на атинската културна елита. Прличев, дотогаш речиси непознат, доживува вистински триумф: неговата поема А р м а т о л о с (С е р д а р о т), „многу помала од другите", е прогласена за врвно достигање на грчката поезија за таа година, а нејзиниот автор за победник на поетскиот натпревар. Прличева го овенчуваат со лавров венец, му даваат парична награда, а кнезот Отон му определува постојана месечна помош. Атинскиот печат пишува дека се појавило ново, надежно име во грчката литература, а културната јавност е во восхит: Омир (Хомер), славниот певец на древна Елада, има достоен преемник во Григориос Ставридис — Вториот Омир (Девтерос Омирос). Но великогрчките кругови не се спокојни — Ставридис изјавува дека не се чувствува Грк. За да го задушат словенското, македонското во него, му понудуваат да го пратат во Оксфорд или Берлин да учи „на државна сметка".

Триесетгодишниот Прличев, меѓутоа, ја одбива оваа примамлива понуда. Тој нема да се користи ни од установената месечна помош. Десетте години учителствување, иако на грчки јазик, сред својот народ, мачните години на детството и момчештвото, мизерниот студентски живот при првиот престој во Атина, сцените како онаа со костурските мајстори и со исмевањето на неговиот негрчки изговор од страна на студентите великогрци, животот на неговиот народ и настапените промени што доведоа до сè поразраснат отпор спрема фанариотското движење — го сторија своето. Григориос Ставридис поодамна веќе отстапуваше пред Григора Прличев... Наскоро во оваа творечка личност ќе дојде до раскин меѓу нив.

Парите од наградата бргу ќе бидат потрусани, и сиромаштијата од првите студентски денови ќе се поврати... Но поетот го грее вдахновената работа над новата, многу пообемна творба, поемата С к е н д е р б е г (и таа, најверојатно, конципирана во охридските учителски години), со која сака да учествува и на идниот

поетски натпревар. (Делото го довршува и му го остава на еден свој сограѓанин да го испрати на конкурсот; меѓутоа, во 1861 натпреварот не се одржува.)

Тогаш Прличев разбира, во Атина, за трагичниот крај на Миладиновци, со делото на кои бил запознаен (кон својот учител Димитрија одгледувал голема почит). Оваа вест ќе придонесе за полното преломување на Прличева: тој ќе се откаже на литературен план од грчкиот јазик, а со тоа и од постигнатата литературна афирмација, брутално ќе го пресече својот поетски пат и развој и ќе ја пригрне борбата за ослободувањето на нашиот народ од гнетот на великогрцизмот. Ја напушта Атина и оди за Охрид „да гине и да одмазди за Миладиновци".

Со тоа завршува еден период од животот на Прличев: периодот во кој ќе блесне, преку туѓ јазичен медиум, поетскиот талент на овој наш човек. Ќе започне нов, долгогодишен период (ќе трае можеби до смртта на поетот): периодот во кој народниот борец и општественик Прличев попусто ќе се обидува, со мајчиниот јазик, подобро со словенскиот јазичен медиум, да се оствари како поет, да запее онака како што пеел на грчки.

## II

Круна на Прличевото поетско творење на грчки јазик претставува неговата поема *Сердарот*. Патот до неа, долг најмалку дванаесет години, не ни е доволно познат. Од *Автобиографијата* узнавме дека Прличев уште во 1849, при преминувањето на грчкотурската граница, среќавајќи се со грчката земја, земјата на своите мечти, одеднаш пропеал: „Веднаш направив неколку стиха, што ги декламирав со пророчко воодушевување". Понатаму, се спомена веќе податокот дека Прличева во Атина многу повеќе го интересирале грчкиот литературен јазик и поезијата одошто медицината („Бидејќи не бев вљубен во медицината, често пишував стихови и ги излагав на црните табли на универзитетот, и со благодарност слушав пофалби."). Но засега знаеме дека Прличев објавил пред *Сердарот* три гатанки во книшката на својот сограѓанин Ј. Пр. Хармосину, излезена во 1852 (тогаш ќе е во Долна Белица) и при крајот на 1858 (според сведоштвото на руският архимандрит Антонин, во неговата книга *Из Румелии*, Санктпетербург, 1886) една антируска песна, испеана по повод инцидентот што го имал Прличев влегувајќи со фес во црквата на руското пратеништво во Атина. Првиот податок го изнесе журналистот Христо Андоновски; вториот пак, го посочи проф. Х. Поленаковиќ, којшто го стави под сомнение искажувањето Прличево во *Автобиографијата* дека по втор пат оди во Атина во

август 1859. Кој е прав: Прличев или Антонин? Тоа ќе може да се утврди дури со прегледувањето на весникот во кој е печатена песната. Не е исклучиво да згрешил и Антонин: наместо 1859 (28 ноември) да напишал 1858. Од песната засега ги знаеме само почетните девет и крајните осум стиха. Русите се, се револтира Прличев, „во плен на фанатизмот" кога можеле да „нападнат Елини во елински храм, во присуство на многумина, во една таква божествена земја (како Елада. — Т. Д.) што не раѓа плод, зашто со многу крвој и солзи е натопена".

Толку скудните податоци за Прличевото творештво пред Сердарот ќе можат некојпат да бидат дополнети ако се прегледаат атинските литературни и други публикации за периодот 1849—1860 (па евентуално и некоја година по тоа). Испитувањата во овој правец би биле интересни од повеќе страни; тогаш можеби појарко ќе биде осветлен патот што го доведе Прличева до Сердарот. Самиот поет не го интересирале тие творби во времето кога ја пишувал Автобиографијата; многу порано се има од нив откажано. Но поемата Сердарот, во која толку моќно се појави неговиот поетски талент и неговата страсна приврзаност кон народот од кој поникнал, Прличев нема да ја заборави до крајот на својот живот. Тој не еднаш ќе се обидува совршените грчки стихови на поемата да ги преточи во наши, словенски стихови; ќе пишува за неа и за настаните околу неа во Автобиографијата; неа ќе ја има пред очи кога ќе си спомина за своето „лебедово пеење" на грчки и „бувово грачење" на јазик наш, словенски.

Сердарот е поема од 912 стиха во слободен размер, во строфи од по четири стиха римувани првиот со третиот (од по петнаесет слога) и вториот со четвртиот (од по осум слога). По темата што ја обработува (борбата на нашиот народ против потисниците), по уметничката силина на изразот, по пораката што ја носи, Сердарот е величествена поема на слободата, песна во која се слави „човечкото достоинство, храброста и јуначката саможртва за татковината". По овие свои компоненти, Сердарот — како што на повеќе пати е истакнувано кај нас — може да застане во редот на врвните наши, југословенски поетски творби во кои здивот на слободата и борбата за неа се дојдени до највисок израз — Његошевиот Горски венец и Смртта на Смаил-ага Ченгиќ на Иван Мажураниќ.

Две моќни инспирации среќно се овоплотиле во Сердарот: народната песна за Кузман Капидан и мајката на поетот.

Кузман Капидан е историска личност. Во триесеттите години на минатиот век тој бил крсердар на охрид-

скиот самостоен господар Џеладин-бег и се борел против албанските разбојнички дружини бранејќи го голиот живот и имотот на народот. Во тоа покажал чуда од храброст. Благодарниот народ му испеал песна, најдолга песна во нашата народна поезија, во која ги воспеал подвизите на овој заштитник на рајата. Прличев, историски близок до времињата на Кузмана, ја почувствувал моќната фигура на овој народен борец, неговата девиза од народната песна: „Дури да слушам пискои, Дури да гледам гревои, / Поарно нека не живам“ и во ликот на Кузмана ги изразил — земајќи го од песната името на јунакот и податокот дека бил крсердар (кај Прличева: арматолос и — во сопствениот препев — сердар, всушност вооружен христијанин што го брани незаштитениот народ од грабежи и убиства) најтипичните стремежи на македонските маси во негово време: против ропството, а за слобода и напредок.

Мајката на поетот, онаа скромна македонска жена што ја поднесува храбро својата судбина на самохрана вдовица и ќе стори сѐ за да ги одгледа своите деца, се крие во ликот на Кузмановата мајка Неда. „Да ви кажам и друго — вели Прличев во Автобиографијата — опишаната во „Арматолос“ Неда не е друга освен мајка ми, а Нединото сновидение — мајчино ми сновидение. Толку е верно дека мајчината љубов помага и во пишувањата“. И не се излагал Прличев кога мајка си ја зел и како олицетворение на храброст и служење на народот. Осум години по појавата на Сердарот тој ќе ја види, во дни на тешки искушенија, и таа црта на мајка си: „Ако ми се уплашиш — му рекла таа кога го воделе за во дебарските зандани — арам да ти е моето млеко!“

Во основата на Прличевиот Сердар и Жинзифовата Крвава кошула лежи, мотивски, еден сижет: син-единак на мајка вдовица загинува од раката на разбојници, оставајќи си ја свршеницата. Телото ѝ го донесуваат на мајката; таа го оплакува синот и го погребува. Но каква моќна поема создал Прличев разгрнувајќи ги рамките на овој сижет, какви полнокрвни ликови насликал во синот-единак и мајката-вдовица!

Веќе почетокот на поемата е извонредно оркестриран: поетот нѐ воведува непосредно во предметот на раскажувањето користејќи се од стилот на класичните Хомерови епови и нашата народна поезија:

*„Пискотници се слушаат од Галичник во Река.*
*Што тешка несреќа ги збра*
*и мажите, и жените, та гласи тажна ека*
*и навева сал коб и зла?*

*Дал' град полињата житородни ги беше фатил*
*ил' рој од скакулци се вдал?*
*Дал' султанот арачлии предвреме беше пратил*
*да збира арач лут без жал?*

*Ни град полињата житородни ги беше фатил,*
*ни рој од скакулци се вдал,*
*ни султанот арачлии предвреме беше пратил*
*да збира арач лут без жал...“*

Општа тага, присутна низ целата поема, го обзела народот на Река: сердарот Кузман, неговиот заштитник, го убиле албанските разбојници. Намачените земјоделци нема веќе кој да ги брани. „Во сите ближни села толку бргу, ене, стигна тој несреќен и кобен глас.“

И поетот разгрнува пред нас ново платно: на него е претставена Неда, мајката на Кузмана; седи таа замислена пред куќниот праг „во пролетна вечер“, со пушката меѓу колена. Сонила страшен сон: сите потпорни греди на куќата се урнале, а само гредата насреде останала и неа „огнооки змејови страшни силно ја тресат од темел, и куќата најпосле паѓа.“ Мајката попусто ги гони од себе тие „мисли црни“ готвејќи се да го пречека сина си, „силниот цар на сенчестите планини“, којшто по борбите „секогаш силен и горд со другарите свои идеше в село“.

Овој пат, меѓутоа, кон куќата Кузманова се движат четворица Албанци, единствени останати живи од стомината разбојници против кои се борел Кузман и неговите десетмина јунаци: тие го носат мртвото тело на сердарот. „Крај трупот јунаков со тага коњот 'ржи“ и „лад со гривата му држи на стопанот“. Пискотници на селаните... Мајката по плачот општ сеќава што станало. Претчувството мајкино не било туку-така...

И поетот мајсторски ни ја предава првата психолошка реакција на „мајката Храброст“. „Како лавица што ловците дрско ја гонат и плодот ѝ го крадат прв“, таа крикнува и гневно се нафрла врз „малодушните земјоделци“, врз селаните и селанките: да не плачат за сина, ѝ, туку за своите невести и ќерки, зашто сега, по смртта на заштитникот на рајата, „за нив нема спас“. Но по тоа, скршена од жал, таа се фрла врз својот мртов син.

Поетот сега нѐ изненадува со една силно контрастна слика: кон мајката пристапува најстариот од четворицата Албанци, старец што видел многу битки и свет: „И везден ти да плачеш, Мајко, имаш зошто. Биди силна! Ти изгуби, о мајко, џин!“ И поетот, низ устата на стариот албански разбојник, во кој се пробудила човештината, необично пластично, во стихови додржани во духот на Хомеровите епови, служејќи се со хомеровски изразни средства,

јарки споредби, митолошки изрази, специфични епитети, во наредните четириесет и четири строфи (176 стиха) ни ја опишува битката сликајќи ја Кузмановата јунаштина, неговата и на другари му саможртва за доброто на татковината.

Албанските грабачи влегле во Стан и пустеле, беснееле... И дури на „сеизедливиот оган" ги печеле грабнатите овни, и јале и пиле, при сеопшта веселба и врева, вода им носеле пленетите „деца страдни" — одмаздата веќе висела над нив. Сердарот Кузман, заштитникот на народот, праќа кај нив гласник и ги вика на бој. Разбојниците се смрзнале од ужас кога го чуле неговиот глас: „Бидете смели, о деца на Река... На јуриш!" И прв Кузман, на коњ, „виорно летна, држејќи во рацете сабја дамасклија", а по него „десетте јунаци смели". Паѓаат мртви од обете страни... Загинува целата дружина на Кузмана. „И тогаш ја зеде врз грбот тежината сета син ти... Ко сторачен гигант сам против албанската чета". Сеел Кузман смрт јурејќи на коњ, и паѓале разбојници „како под српови класот". Во нивните ужаснати очи „тој беше демон што сече тела".

И пак, во духот на јуначките епови и нашите епски песни, поетот ни претставува слика на двобој: кон Кузмана се спушта војводата на разбојниците, Махмуд, со „оружја огнодишни, а в уста остар јатаган". Тој успева да го погоди Кузмана во рамото, а овој, упатувајќи му „горчлив насмев", се исправа на коњот и со сабјата го пресекува „на она место кај што гордо гркланот на вратот над телото се подал сет". Но и телото на Кузмана папсува... И додека од раните му блика крв, тој коси разбојници. Најпосле „му пресекна изворот животен" и „тој глава спушти". Загинуваат сите народни борци, во борбата во која е односот еден на десет, но и со смртта своја тие ја запечатуваат победата над разбојниците...

Кога постивнуваат плачовите, Албанецот започнува да ја слави личната храброст на Кузмана, когошто „господ во рајот го пратил", зашто „тој падна за своите, бранејќи ја со нив земјата мачна". И почнува да ги реди разбојничките водачи, нивните „најарни херои" паднати од раката Кузманова: „во борба непобедлив, широкоградиот Јакуп", „Рушит, сиот во позлата бојна", „Селман брадатиот", „Ахмед од сонцето спален", „Абдурахман, куршум чиј наместо секогаш паѓал", Сулејман што „за сабја дамасклија немаше ништо на светов што не би сторил", Емин „што рипна в Дрим" и оттаму го извадил некој рибар, па гостољубивиот Чан-Јок од „планинско место каде што живее племе од смртници смешни: веруваат во Алах и во Христа, мешано празници слават", „па син му на Абдула, Елеас", брзоногиот, што оставил „вдовица млада... со малечко дете на раце" и, најпосле, дивиот Мах-

муд, нивниот „војвода, господ кој наумил нешто — веднаш го вршеше лесно". И ете, останале само тие четворицата и сметале за свој долг да го донесат јунаковото тело „да не биде храна на птиците грабливи, нити плен да им стане на пците", зашто на таков херој „му прилега погребение свето". Мајка што родила таков јунак заслужува почит од страна на разбојниците, од страна на сите Геги. И тие затоа се колнат пред мртвиот сердар дека „никогаш мајката твоја нема да ја нажали Гега".

Но на разгневената мајка не ѝ се требни фалбите на јунаштината на сина ѝ од устата на разбојници што кројат нови „убиства, кражби и пљачки", ниту почитта нивна кон нејзината куќа. Таа во својата визија ги гледа новите борци на Река и себеси како нивни водач: „Јас да ве уништам морам ил' мртва ќе паднам". Би можела веднаш да одмазди, но не го прави тоа, зашто го почита нивниот чин: ѝ го донесле мртвото тело на син ѝ. Друго бара таа од нив: да се заколнат дека никој од нив „не ќе врши грабежи, сè дури постои веков„ во намачената Река". И четворицата Албанци даваат клетва.

Прличев не ги предава албанските разбојници само со црни бои. Во нив тој наоѓа и позитивни црти, заложени кај нив од традицијата: почит кон херојот и неговото семејство. И токму преку устата на еден од нив поетот ни го дава најнепосредно ликот на Кузмана во борбена акција.

Откако мајката сама го внесува мртвиот син во куќата, каде што старицата-калуѓерка Фотина, многу живо предадена, ги врши над него древните обичаи, — почнува нејзината, на мајката, тажаленка, едно од најпотресните места во поемата. Очекувала мајка наскоро во куќата да „екнат весели, свадбени ора", зашто малку пред трагичниот крај ѝ биле пратени дарови на јунаковата свршеница. Сакала младоженец синот да го види, а сега „наместо одаја брачна, јамата тесна бездушно тебе те чека". Изгаснал родот на храбрецот Раде, на кого „Стајко му беше единствено дете; ти пак — Стајкова надеж" — сите паднале на чело на народните борци. Уште дете, Кузман жедно слушал за татковите подвизи и погледот тогаш му пламнувал и клетва дал дека ќе одмазди за татка. Си спомина мајка како се готвел за борец: „Во сонот ги гледаше битките, а најаве место играчки — имаше мечој". А кога порасна, го бранеше народот, и сабјата негова „повтор ја прероди Река". И ваква слика ѝ се претставува на ужалената мајка: „Сред ливада, таму (во рајот) татко и син ќе се сретнат: таткото сина ќе гушне... А можеби набргу и мене во радоста силна ќе ми подадете раце". — Крај неа се и „мајките чие што чедо со Кузмана паднало". И поетот го довршува ликот на храбрата Неда со оваа сцена: таа излегува меѓу на-

родот и го кори да не тажи, ами подобро да појдат луѓе во Стан и на мајките да им ги донесат телата на чедата, десетмината јунаци од Кузмановата дружина: „Дајте им на кутрите мајки нека ги истажат барем“. И коли влечени од „три чивта биволи црни“ одат накај Стан...

Со тажачката на мајката поетот ги догради централните ликови на својата поема — синот Кузман и мајката Неда, и двајцата — олицетворение на непокорноста на народот.

Во последниот дел од поемата Прличев внесува нов лик: тоа е само спомнатата во Недината тажачка свршеница на Кузмана — Марија. Таа разбира од татка си Томе за смртта на свршеникот. И дури татко ѝ, излезен откај неа, веќе мисли за кого друг да ја мажи (не знае, коментира поетот, дека „О кутриот! Тој никогаш... не ќе стегне в преград внук“), Марија писнува, расплетува коси, ги потура со пепел, нагрдува лице и затажува: нејзиниот живот отсега ќе биде само безмерна тага, „низа крвава тој ќе е од солзи“. Таа нема да го види својот свршеник како носи „на коњот трофеј боен“ ни на оро како му блеска пусатот. Зошто не била таа крај Кузмана: од стрелата албанска таа да паднела, а него да го заштитела? Но сега сè е попусто: залудни се молитвите, бог нема да го врати Кузмана, зашто тој нема заради неа да ги мени природните закони. И решава Марија: „Ќе служам јас во домот божји, во црна руба ќе бидам вечно тажна јас“.

И сега иде лирски најимпресивната слика на поемата. Иако нема непосредна врска со дејството нејзино, таа е нејзин моќен акорд и со неа прави неразделна целина. — Години поминале оттогаш... Природата ги раствoрила своите убавини на ридот каде што е „станот на мртвиот“ и гробот на сердарот Кузмана. Девојки еднаш во годината го посетуваат гробот и „за херојот медно милозвучно редат фалбени јуначки песни“. А секоја приквечер една калуѓерка што се истава од луѓето, сметана од нив за померена, се упатува кон гробот, го роси со солзи и го кити. Тоа е некогашната свршеница на сердарот Кузмана.

На поетот му останало — забележува Прличев во последната строфа од поемата — само да ја запише верно оваа песна слушана од слеп просјак што ја пеел свирејќи на двострунa гусла. Со ова како да сакал Прличев уште еднаш да ја потцрта нераскинливата врска меѓу неговата поема и народната песна за прочуениот крсердар Кузман Капидан.

Целата поема е, очевидно, една прекрасна идеализација, во духот на грчките класични епоси. Ликовите на Кузмана и Неда имаат во себе елементи од Хомеровите личности. Но нивните корени се, преку дејството и те-

мата на поемата, цврсто врзани за оваа земја, за луѓето во неа, за нивниот живот што поетот го слика во различни негови манифестации. И низ сета поема се носи пораката на поетот: народот што има херои од типот на Кузмана и Неда, мора да се стреми кон слобода и ќе биде слободен.

И затоа е поемата Сердарот превосходна прослава на народната слобода, моќен поетски повик да се брани таа од оние што ќе се обидат да посегнат на неа. Ваква поема, класична по дух, а цврсто срасната со нашето поднебје, Прличев можел да напише само на јазикот преку кој ја почувствувал Омировата поезија и се издигнал во моќна интелектуална и поетска личност. И затоа — мораме да се согласиме со Бл. Конески дека „не несреќа, ами среќа за Прличева беше што се приопшти кон грчката култура. Единствен излез да го разгрне својот талент, инаку можеби сосем глуво би минал“. Во оние услови на полно отсуство на вистински литературни традиции кај македонскиот народ, Прличев немал друг избор. Тој го пригрнува грчкиот јазик, но — по сето она што се рече досега за животниот пат на поетот — туѓиот јазичен феномен за него е само средство за поетско обликување на нашата, македонската земја и поднебје, на нашата стварност. И затоа е Сердарот, и по темата и по својата порака, превосходно наша, македонска, југословенска поетска творба. Вистина е дека „јазичниот критериум за одредување на националната припадност на литературната творба е критериум кој има општо и неоспорно важење“. Но, како што со право забележува В. Иљоски, во својот луцидно напишан есеј за Прличева („И ловоров и трнов венец“), тој критериум „не е апсолутен ни единствен. Важни се и други компоненти: духот на творбата, поконкретно: нејзината идеја, побудите за нејзиното создавање како и намерите, нејзината порака... Овие компоненти можат да бидат и претежни, а во специфични случаи јазичната компонента дури сосема може да го загуби своето значење на битен и решавачки критериум. — Таков специфичен случај е поемата Сердарот“.

III

Враќајќи се во Охрид, Прличев е пак учител во грчко училиште. Иако се сеќаваат први знаци на будење на населението, фанариотите во градот, на чело со „највлијателниот чорбаџија“ Владиков и новоназначениот омразен владика Мелетија (оној што пред тоа ги прати Миладиновци во цариградските зандани, а комушто охриѓаните му извадија прекар Налетија, т.е. проклет), уште ги држат сите позиции во црковно-училишните работи. „Уште од 1861 година го почнавме со Јакима Сапунџиев

народниот подвиг, но го почнавме глуво. Времето уште не беше згодно“, бележи Прличев во Автобиографијата. „Народниот подвиг“ — тоа е борбата на охридското граѓанство за воведување на народниот јазик во училиштата и црквите наместо грчкиот, на поширок план: борба за ослободување од духовниот гнет на Цариградската, грчка, патријаршија. Таа борба, во која се вклучува пред сè поразбуденото, економски закрепнато граѓанство, со текот на времето сè повеќе се разраснува. По пет години, во 1866 година, се јавуваат веќе поопипливи резултати од таа „глува“ борба. Летото таа година ќурчиските трговци и занаетчии (забележено е дека во 1863 г. во Охрид имало сто и педесет ќурчиски дуќани со осумстотини работници), по иницијативата на Прличев, основаат каса средствата на која се наменети за „народниот подвиг“. Прличев оттогаш развива голема општествена дејност. Тој држи, на народен јазик, слова на собирите на граѓанството. Едно од тие слова, она за Климента, ќе биде објавено во цариградскиот весник „Македонија“ (од 22 јули 1867). Следната година тој ќе објави во истиот весник (од 24 мај), заедно со споменатиот Ј. Сапунџиев, овој пат на грчки јазик, напис за состојбата на школството во Охрид. Сеќавајќи дека е слаб во писмениот јазик што тогаш, преку цариградските бугарски весници и други публикации, се ширеше во Македонија, а и воопшто во црковнословенскиот јазик, Прличев, со согласност на првенците во „народниот подвиг“, заминува за Цариград за да се поучи „на словенски“. По петмесечен престој (учи кај бугарскиот учител и журналист Иван Најденов), Прличев се враќа кон крајот на годината во Охрид, и тогаш набргу почнува воведувањето на народниот јазик во цркви и училишта. Оваа акција, управена директно против интересите на великогрцизмот, против Цариградската патријаршија, ја пресекуваат фанариотите. Владиката Мелетија го наклеветува Прличева пред турската власт, и таа го затвора. Прличев поминува извесно време низ тортурите во дебарската зандана, потоа кај дебарскиот владика, и во април 1869 како морален победник се враќа во Охрид. Фанариотите претрпуваат пораз, владиката Мелетија е изгонет. Семето посеано од Прличев и другите учесници во „народниот подвиг“ даде плод. „Правдата восторжествува. Победата беше свршена“, ќе напише Прличев во Автобиографијата. Не мала заслуга за таа победа, за тоа освестување на охридското население, има Прличев. Ангажирајќи се сè повеќе во борбата за слобода и непречен духовен развиток на народот, Прличев станува пламенен борец против великогрцизмот.

Во годините 1861 — 1869 тој речиси наполно се оддедува од литературното поприште. Причините за ова

треба да ги бараме пред сè во Прличевата општествена дејност што во текот на времето го окупира сиот, а потоа во бавното и многу болежно преориентирање кон друг јазичен медиум за литературно творење. Формиран и како поет и како интелектуална личност врз традициите на грчката култура и грчкиот писмен јазик — од омировските времиња до нему современиот (а тој, познато е, содржел низа елементи од постарите епохи), Прличев не можел да се сврти директно кон народниот јазик, сиот нарасен со турцизми и грцизми, и него да го исползува за поетско обликување. Тој ја пригрнал пишаната словенска реч, особено онаа што му се претставувала во црковните книги, па затоа една од неговите попознати песни, песната „Хилјада и седемстотин шестдесет и второ лето“ (којашто во повеќе варијанти долги децении по смртта на поетот се пеела, а и сега може да се чуе, во Охрид) има, покрај македонска јазична основа, и елементи бугарски и црковнословенски. Кога зборува усно, пред своите сограѓани, Прличев, инаку мајстор на словото, се служи со чист народен говор: „... А ние бедни, — вели тој во „Слово на Русална среда“, — само името го слушаме оти викает светено писание, а што пишит во него, баре хабер немаме. Се пеет, а ние не разбираме, туку стојме како зграгорени, јазик свој си имавме и го погазивме, сите народи си учат свој јазик, а само ние учиме јазик чужди и најм’чен. Децата пеет на училиште и не разбирает, затова учет без севда и слепи останвет“. Но кога пишува, тој свесно се стреми јазикот да му биде колку што се може пооддалечен од народниот, доближен до писмениот јазик на добиваните бугарски публикации. Тука е коренот на заблудите на Прличев во однос на јазикот што ќе му служи како медиум за литературно творење. Подоцна тие ќе најдат израз во идејата на Прличев да се создаде еден општ словенски писмен јазик, еден вид „словенски есперанто“. Во ракописот „Критик и преведувач“, што ќе остане, како и многу други негови ракописи, необјавен дури е жив поетот, Прличев вака ќе ја обоснове својата концепција за општ словенски писмен јазик: „Една е словенската граматика — вели тој — и ќе настане време кога едно општо наречие (употребено од учените) ќе ги сврзува сите словенски племиња. Тоа може да е сон, но е нужда велика. Тоа е идејата што ме побуди да ја следувам, уверен дека други ќе го завршат тоа дело. Мие, грчки воспитаници, не сме опитни во никое од словенските (писмени. — Т. Д.) наречија и, особено, во бугарското, за што сме лишени од добар речник.“ Од каде вакви мисли кај Прличев? Не знаел ли тој дека повеќето словенски народи во негово време имаат веќе развиени литературни јазици и богата литература? Знаел, но во условите во

кои се наоѓал, сеќавајќи ја неразвиеноста на писмениот бугарски јазик, а стремејќи се да дејствува на литературен план, Прличев сакал словенскиот јазичен медиум како таков, достојание на сите Словени, да му го противстави на грчкиот јазик, на јазикот на Омира, што го владеел толку совршено.

Следната деценија во животот на Прличев, 1870—1880, подобро сè до 1883, кога ја напишува Мечта на еден старец, — исполнета е со обиди на некогашниот поет да се врати кон литературното поприште, кон поезијата. Посебен поттик во тоа му дава редакцијата на штотуку основаното цариградско бугарско списание „Читалиште": таа го поканува да се зафати со преведувањето на Илијада. Прличев, воодушевен од поканата, пристапува кон препевањето на овој бисер на светската поезија. Праќајќи му на списанието дел од препевот, тој му пишува: „... Да се преведе Хомер е едно од најзнаменитите дела што би докажало дека нашиот народ напредува ... Но знаете дека Хомер е долгословец и многупати дреме. Ќе се потрудам, по возможност, да ги одбегнам неговите недостатоци. Ќе бидам строг кон сè што е излишно ... Не ќе напишам ниеден стих излишен или студен, така што дејството да врви со исполински чекори ... Би било безумно да преведувам точно, буквално. Тогаш мојата цел никако не е постигната. И така, преводот ќе биде слободен".

Еве го почетокот од Илијада (Песна прва) во објавениот препев:

*„Пеј ми, Музо, јарост Ахилева.*
*Тја ми беди устрои Елином*
*Тја испрати в адови т'мници*
*Неброими души јуначески.*
*Тја насити со меса јунački*
*Псине гладни и хиштнине птици.*
*Се вршеше волја Зевесова."*

Прличев се решил Хомеровите хексаметри да ги преточи во десетеричниот стих од народната поезија, се сеќава во препевот структурата на народниот јазик „со меса јуначки", „псине гладни и хиштнине птици", а има и понекој бугарски збор и црковнословенска падежна форма.

Објавувајќи ги првите две песни од препевот, редакцијата на списанието, тргнувајќи секако од своите интереси, уште во почетокот го поздравува препевот на Прличев како „книжевно дело што ќе направи епоха во нашата народна книжнина". Меѓутоа, во браилското „Периодично списание" (г. I, 1871, кн. 4) Нешо Бончев, временски прв литературен критичар кај Бугарите, го

2*

подлага препевот на жестока, наместа дури и иронизаторска критика. Прличев, според него, „не го преведувал Омира, туку острижен им го предложил на Бугарите и го дополнил и украсил по свој вкус“. Бончев удира особено по јазикот на Прличева и по неговиот начин на препевање, по произволните скратувања на Илијада. Во ред свои ставови критиката на Бончев е правилна, најмногу во она што го почувствувал подоцна и самиот Прличев: „Критикот пишуваше долго против мене. Не требаше толку. Бидејќи сакаше да ме порази и да препорача свој превод, можеше да го каже само ова: „Прличев не знае бугарски“, и тогаш јас навистина би бил поразен“.

Силно ќе подејствува оваа критика врз нашиот поет. Тој ќе го прекрати печатењето на препевот во споменатото списание, ќе го изгори ракописот и подоцна, овладеан наполно од идејата за создавање еден „општословенски“ јазик, ќе ја препева пак Илијада, сега уште повеќе оддалечувајќи се од својот роден јазик и од тогашниот бугарски писмен јазик. Еве како сега ќе изгледа почетокот на Илијада (приведен во Автобиографијата):

*„Пеј ми, Музо, гнев неукротимиј*
*Ахиллеја, Пелеева сина,*
*Гнев кој Грк'м много бед устроил,*
*В ад низрин'л много душ иројских,*
*Плот их зделал псов и птиц игранјем.*
*Зевсова сја волја с'вршила.“*

Пак десетеричен стих, но овој пат со силно изразени елементи од црковнословенскиот и рускиот јазик.

Оттогаш, од 1871 — фактички на самиот почеток на словенскиот, македонскиот период во литературната активност на Прличева, повеќето ракописи на поетот ќе останат необјавени до крајот на неговиот живот. Длабоко разочаран од приемот на бугарските литературни кругови (Христо Ботев, во епиграм, Љубен Каравелов, во фељтон, го исмеваат некогашниот „Втори Омер“ пишушувајќи дека е неспособен писател), а и не само од нив тој ќе се потпише под една своја творба „Гр. С. Прличев, убитиј б'лгарами““. Нервен и по природа болно раздразлив, ќе се повлече во себеси и, окружен со книги и речници, ќе продолжи да работи над препевањето на своите драги поеми Сердарот и Скендер-бег. Првата ќе ја препева повеќе пати. Еве го почетокот на еден од нејзините препеви:

*„Плач и пис'к се слуша во Река,*
*Во Галичник, село многостадно.*
*Каква беда наедно ви збрала,*
*М'же, жени, детца расплакани?*
*Дали град вам побил плодниниви,*
*Ил' в'лци вам стада поразили?"*

И овде се чувствува родниот јазик на Прличева, и овде десетерец. Но подоцна ќе му даде ваква „општословенска" редакција:

*„Плачем т'тнет Галешник народним.*
*Кое зло вас, братие, постигло?*
*Ил' плоди вам град побил немирниј,*
*Ил' стада вам звере потребили?"*

Во 1874 година, во чест на идењето на бугарскиот егзархиски митрополит Натанаил (Кучевишки) во Охрид, Прличев составува една пригодна песна. Но токму Натанаил наскоро ќе му го загорчи животот. Нашиот поет доаѓа во конфликт со него и е принуден, по многугодишната служба во Охрид (Варошот), да оди во Месокастро (сега дел од градот) за учител. „Таму служев две години. Но и таму Натанаил не ме остави на спокојство". На интервенција од месокастраните, продолжил да служи „уште една година". Овие години се години на разочарување на Прличева. Тој што со радост го посретна султанскиот ферман со кој се допушта основањето на бугарската (црковна) Егзархија и, по добивањето на ферманот во Охрид, пред многуброен народ одржа трогливо слово — ќе напише со огорчение во А в т о б и о г р а ф и ј а т а: „...грчкиот владика Мелетија, најнепомирливиот мој непријател, цели осумнаесет години ги трпел моите лекции, проповеди, опомени и укори и никогаш не ме падел, — а првиот бугарски митрополит, очекуваниот месија, бесчесно го нападува Прличева од неговата татковина" (т. е. од Охрид. — Т. Д.).

Во 1878 Прличев ја напишува на „општословенски" јазик, со силно изразени руски елементи, одата „Рабов освободитељу", во чест на рускиот цар Александар. Доволно ќе биде да ги цитираме стиховите:

*„Где мој образ и подобје?*
*Здес плач вечниј животом,*
*Здес гнетителје и робје,*
*Скот царем и цар скотом,*

*Правда глупством,*
*Злост искуством!*

*Кој народ под белим светом братољубец и иројскиј*
*Богу верен, в брани силен? — Сеј народ — народ*
*росијскиј.*

(Кај е мојот образ и лика! Овде плач вечен е животот, овде се угнетувачи и робје, скотот е цар и царот е скот, правдата е глупост, злото се цени! Кој народ во целиот свет е братољубец и херој, на бога верен, во борбата силен. Тој народ е народот руски).

па да видиме до каде стигнал Прличев во реализирањето на својата концепција да твори на „општесловенски". Овде исчезнала македонската јазична структура: од лексичките елементи, од синтаксичките обрати и морфолошките форми вее еден одамна изумрен јазик. И уште нешто: Прличев навлегол во словенската метрика: напуштен е, тоа го бара карактерот на песната, десетеричниот стих; понегде поетската фраза го оддава поетот на Сердарот.

Во тоа време Прличев е учител во Струга. Кусејќи си од устата, „во една година заштедив четири илјади гроша". Половината ја оставил дома и заминал за Софија, „каде што, според писмото на г-на Дијамандиева, мнозина родољупци ме канеле да се зафатам за каква и да е литераторска работа и ми ветувале секакви олеснувања и помошти". Меѓутоа животната реалност била поинаква: „Таму родољупците што ме канеа станаа невидливи". Во потрага за корка леб за семејството и за себе, Прличев оди за наставник по грчки јазик во габровската гимназија. „Таму, како што и насекаде, поради кусогледството свое не добив пријатели." Идната учебна година, поради укинувањето на класичните јазици во наставата, Прличев го губи местото и се враќа во Софија. Таму кратко време работи како обичен регистратор во софиската Народна библиотека. Потоа, по негова молба, го назначуваат за учител во Битола, па во Охрид, а од учебната 1883/84 година е наставник во бугарската гимназија во Солун, каде што останува сè до своето пензионирање во 1890 година.

Во 1883 Прличев ќе ја објави, во одговор на поканата за соработка од страна на софискиот неделен весник „Балкан", автобиографски интонираната Мечта на еден старец. Во неа среќаваме низа податоци од животот и делото на поетот, што само една година подоцна (во 1884) ќе бидат поцелосно развиени во неговата Автобиографија. Резигнација избива од Прличевата Мечта: „Сакаш ли, — се обрнува 53-годишниот „старец"" Прличев кон духот (всушност, кон оние од кои очекувал дека ќе го помогнат во неговото литературно творештво) да ме натераш на старости да грачам како гавран кога на младости сум пеел убавко?" (На друго место, во уводот кон одата „Рабов ослободитељу" ќе ја варира оваа мисла: „Ние по грчки пеевме како лебед и не сакаме по словенски да пееме како був".) Ќе пишува

и понатаму Прличев, неговите „драскања" ќе бидат сè поретки, ако не се смета Автобиографијата, напишана во Солун во 1884/85, а објавена дури по смртта на поетот.

Пишувана во години на полно разочарување, Автобиографијата е „во својата побуда заправо последен вик (на Прличева. — Т. Д.) дека не треба така да се мине преку еден силен живот... а во својот поетски замав таа е последната победа на Прличев, неговата предвечерна песна" (Бл. Конески). Во тоа во многу односи значајно дело Прличев се задржува главно на оние моменти од својот живот што оставиле најдлабока трага во него: тешкиот живот на охридската сиромаштија, мачното детство, саможртвата на мајка му, триумфот во Атина и, најпосле и најпросторно, преживеките ужаси во дебарската зандана. Израснува во Автобиографија симпатичната и длабоко трагична личност на Прличева, распната помеѓу општествениот долг и страстната желба да се афирмира одново на литературното поприште. Но наедно со тоа ни е претставен и животот на охридското население во еден распон од половина столетје: од четириесеттите до осумдесеттите години на минатиот век. Неточностите и субјективностите, што несомнено ги има, бледнеат пред живото претставување на одделни страни од животните манифестации на охридските луѓе.

Оваа згусната проза, наместа многу скржава во кажувањето, ги освова читателите со интересноста на настаните што ги изнесува, со судбината човечка и поетска, со непосредноста на многубројните дијалози, во најголем дел напишани на охридски говор, како и со сентенциите и поуките распрснати низ целиот текст. Автобиографијата — забележено е тоа — уште повеќе ни го приближува Сердарот, поемата што Прличев нема да ја заборави до крајот на својот живот. Ако Прличев сам вели дека својствата што ги има Неда од Сердарот ги нашол кај својата мајка, исто е така точно дека има сродности меѓу Прличев — поет и борец за слободата и напредокот на народот и Кузмана од поемата.

Дваесет и пет години, до Автобиографијата, ќе се мачи Прличев, на планот на поезијата, да создаде потрајно дело на својот своеобразен јазик. Но тоа во многу случаи ќе биде „бувово грачење". Најпосле, уморен, разочаран, резигниран, веројатно кревајќи раце од поезијата и од литературното поприште, ќе се сврти кон прозата. Не ќе има потреба во неа да го применува општословенскиот јазик: тој како да му беше потребен најмногу за поезијата. И затоа во Автобиографијата среќаваме јазик во основата доста доближен до бугарскиот (повеќе одошто, да речеме, во ракописот „Должно-

сти на човекот како особа"). Но, наспроти сè, и овде е полноважна констатацијата дека Прличев недоволно го знае бугарскиот јазик. Стремежот да пишува бугарски не ретко го ништи неговата родна јазична стихија, а наместа избиваат и архаичните елементи од јазикот на кој ги обликуваше своите препеви.

Ни е останат и овој податок: во 1886/87 Прличев оди уште еднаш во Бугарија. Тогаш се обидел да го објави својот препев на Илијада, проследен, според сведоштвото на сина му, Кирил Г. Прличев, и со написот „Критик и преведувач" (во кој се изложени погледите на Прличев на писмениот јазик, неговата концепција за „општословенскиот" јазик, неговиот одговор на критиката од Бончева и др.). Но бидејќи неговиот писмен јазик нема ништо општо со бугарскиот литературен јазик од тоа време, со јазикот на П. Славејков, Хр. Ботев и други литерати од тоа време, препевот не наоѓа издавач.

Навреден, унижуван, дразнет во децениите во кои очекувал дека најмалку тоа ќе го доживее, лично незадоволен („Совршенство или смрт" — тоа е неговата девиза уште од младост), а на литературен план, на јазикот на својот народ, неостварен, Прличев по пензионирањето се усамува, поминувајќи ги последните свои дни во родниот Охрид. Таму смртта наскоро го заварува: на 6 февруари 1893.

*

*   *

Неверојатен трагизам го следи животниот пат и делото на нашите поети од Преродбата — Константин Миладинов, Рајко Жинзифов и Григор Прличев. Сите тројцата, несомнено творечки личности, го носат во себе проклетството на условите во кои живееше нашиот народ во нивно време. Константин, заљубеник на народната поезија, ќе го почувствува правилниот пат за својот поетски развиток, ќе се опре врз метриката и изразните средства на народната песна, ќе тргне од неа, ќе направи и успешен обид да се оддели од неа во прекрасната „Т'га за југ", цврсто држејќи се за народниот јазик, но — набргу ќе угасне, заедно со брата си Димитрија, во цариградските зандани. Рајко, заљубеник во руската поезија, ќе се заплетка, далеку од својата татковина, во обидот да твори на еден вештачки бугарско-македонски јазик, и тој мртвороден јазичен хибрид ќе го погуби поетот и ќе ја скове неговата поезија. Григор, заљубеник на Омира и на класичната грчка поезија, ќе се извиши како поет најмногу од нив: ќе создаде една бесмртна поема, но — на туѓ јазик. По отфрлањето на туѓиот јазик, по-

етот Прличев, обидувајќи се да твори на словенски, ќе знае само за порази и разочарувања.

Беспорно, трагедијата на Прличев е најполна. Но таа како да е само негова, лична. Нам тој ни го остави своето литературно дело и својот борбен лик. По нив нека го цениме. И го оценивме: со Сердарот тој е едно од највидните имиња во летописот на нашата литературна мисла; со својата саможртва и борба за слобода и напредок тој достојно му се оддолжи на својот народ.

*Тодор ДИМИТРОВСКИ*

Да ја пишувам ли својата биографија? Да ги обнародувам ли најтанките подробности на својот краток живот? Да се споредам ли со оној безумно горд калуѓер што пред смртта своја сериозно се загрижил да му ги остави своите бројаници во наследство на папата и разни други свои рабоќе на разни калуѓерици и посници?

Долго време се колебав и нито би сум пишувал ако не бев уверен дека биографиите се доста полезни книшки.

## I

Колку и да е дрско да уверува човек дека е рожба на едикогоси (секој не може да знае чие е семе), верно е меѓутоа дека сум син на Ставра Прличев и Марија Ѓокова, родители доста бедни, но чесни.

Роден сум во Охрид на 18 јануарија 1830 според едни, 1831 според други. Затоа и ретко споминам дати: до вчера нито на ум ми идело да пишувам историја; при тоа честите од правителствена страна настапи на мојот дом уништија многу мои ракописи. По малку умре татко ми и ме остави шестмесечно младенче заедно со други двајца браќа и една сестра, сите маловозрасни.

Дедо беше земјоделец, висок и белобрад старец, но трудољубив. Он секоја сабота просеше милостиња за затворниците. Во тие милостини, можеби, имаа значително учество и неговите внучиња.

Бев одвај четиригодишен, кога дедо ми достави еден грчки буквар по најстарата метода и ме изучи на имињата од буквите: алфа, вита и др., што ги распознав за неколку дена. Но кога почна да ме учи на срицање: вита — алфа=ва, вита — епсилон = ве, таквото учење ми се виде сосема чудно и си мислев со слабиот мозок: како е можно два цели збора да се рамни на еден слог? Се разбира, тоа беше мисла неизречена со зборови. При сето тоа, за неколку дена ја победив таа тешкотија. Многупати мајка му велеше на деда:

— Ама што се мачиш со ова нипје (детуле)? Може ли тоа сега да се научи на што и да е?

— Молчи ти, велеше дедо, ти ништо не знаеш. Ја гледаш ли кукава моја? По својата смрт требаше да ѝ ја оставам на сестра си, зашто ти си харич[1] и немаш средства да ме гледаш (пригледуваш) како што ме гледа таа. Но знаеш ли ти кому ќе ја оставам? Никому, никому — освен Григору!

Дедо ми беше очарован кога му читав. Секоја вечер ми носеше по еден симит од две пари.

Но, за да ја покажам мрачноста на тие првобитни времиња, ќе ви раскажам кратко една историјка што ќе докаже дека тогаш оној што љуби го убиваше љубимаго, и тоа невино, несвесно.

Обичај беше да се гори борина за осветление (како у Омировите[2] херои). Свешникот беше железен и околу еден метар висок. На него ја закачуваа борината и таа ги озаруваше божиите твари со својата светлина ту ослепителна ту сосем бледна. Јас љубев да стојам меѓу свешникот

---

1) *Харич* (тур.) — туѓина, странство; овде: туѓинец, надворешен човек.

2) *Омир* (според латинскиот изговор: *Хомер)* — најстариот, наедно и најголем старогрчки поет. Не се знае кога и каде се родил и умрел. Живеел во IX век пред нашата ера. Се смета за автор на знаменитите епоси „Илијата“ и „Одисеја“. Според некои, Омир не е историска личност.

и противположниот нему ѕид и да се ѕирам во својата сенка. Тоа не му се допаѓаше на деда и на мајка, коишто беа уверени дека тоа е опасно нешто и ми велеа:

— Немој, синко! Оти на сон ќе те вјавне желка и ќе те дави!

После дедо рецитираше одвај слушно неколку грчки молитви и легнуваше:

— Легни, синко, кај мене и гушни ме; желката ќе дојде!"

Јас легнував кај него растреперен и го прегрнував. Он го префрлаше покривалото преку својата и мојата глава, можеби со цел да се стопли поскоро. Тогаш мајка ми, по претходна спогодба со деда, ја натискаше раката своја силно и брзо ту врз мојата глава, ту врз нозете, ту врз плеќите. Јас мислев дека тоа е желката и бев во неописива душевна тага и го гушкав деда си сè посилно и посилно. Ми се вдрвуваа рацете, студена пот ме обливаше — едно од страв, друго од немање воздух.

Узнавав дека дедо се смееше, но јас не се смеев. „Како ќе се живеј?" — си мислев јас, и таа мисла остана царица на сите мои мисли. Бев принуден да ги оставам настрана оптичките појави на мојата сенка; но видно беше дека здравјето ми се повреди. По природа нервик[1], тогаш станав пораздразнителен: „Чуму ми е живот кога имало желки мачителки? Еда малку ли ни се другите маки?"

Дедо кога виде дека слободно читам, ме одведе на училиште и, според обичајот, му донесе на учителот, на име Апотоле, еден салтар[2] локуми (ромбовидни слатки) и една шарена крпа и си отиде. Во училиштето, старо здание кај гробиштата, немаше ни столови ни клупи, само две долги и

---

1) *Нервик* — нервен, нервозен човек; збор образуван од Прличева.

2) *Салтар* (тур. сантар) — бронзена чинија.

дебели греди. Таму учев две години речиси без никакво приклучение. Кога ќе напаѓаше снег изобилно, дедо идеше на училиште, ме земаше на рамо и ме донесуваше дома: јас бев секогаш необуен.

2

Да кажеме нешто и за тогашното учебно дело. Учителот, погоден за 300 гроша годишна плата, седеше и шиеше. Кога идеа учениците кај него да си ја прочитаат лекцијата од октоихот, или псалтирот, или орелојот, за да ги алакса[1] (да им зададе друга лекција), учителот си го продолжуваше шиењето. Секој ученик, кога ќе си ја дочиташе лекцијата, го чекаше решението на учителот, којшто му велеше: „Земи го другото" или „Не!" Кон пладне заповедуваше: „Спијте", нè редеше еден до друг, ни ги опираше главите на гредите и ни тураше во десното уво по едно камче, за да не мрдаме. Горко на оној што би му паднало камчето! По тој начин, учителот, доволно сит и напоен, спиеше блажен сон. Неретко учениците му носеа јадење и пијачки кој од милост, кој од страв. Забележете го и тоа дека он и отворено просеше у учениците да му донесат од дома кој едно, кој друго нешто, и едновремено им велеше:

— Ама да не узнае татко ти!

За да ја разбиеме досадата од таквиот живот, со лебни трошки го мамевме сонцето да дојде поскоро до ковата[2] (време за одење). Земавме воздух силно и длабоко, за да обидеме кој повеќе ќе трае до второ земање. Врз гробните плочи седевме спроти сонцето со отворени книги, за да обидеме кој повеќе ќе достои на одразот од сончевите зраци. Точно е дека тоа е причината за кусогледството мое, кое ми истури врз главата несреќи, што е бесполезно да ги пребројувам.

---

1) *Алакса* (грч.) — промени; овде: зададе нова лекција.

2) Кова (дијал.) — време, определено време.

За да пишуваат, учениците го креваа десното колено и на него ја ставаа хартијата; а левото колено, свиено, им се опираше на душемето. Кога зедов да пишувам, перото ми се виде како најтешка мотика; изобилни потови ми течеа по телото како да бев орал везден без почивка. Учителот никогаш не ми рече како да се држи перото, зашто и нему не му беа кажале. Така и до денеска е многу грозен начинот по кој го држам перото. По цели месеци јас не сакав да пишувам, и учителот не ме забележи или се правеше дека не ме забележува. Еден ден, меѓутоа, ми рече:

— Камо ти писмо?

— Даскале, фатив да пишувам, ама многу, многу се испотив, и затоа оставив.

— Ти не си потен, бре пес! И одамна ти писмо не си дал.

Така рече, ме кутна наземи, ми ги кладе нозете во фалаката[1] и ми удри, така да речам, без една четириесет. Незабавно се извлеков од училиштето и се бавев по улиците до пуштањето на учениците, та дури после потоа се вратив дома си, но не им реков ништо на домашните.

Утрината рано си го зедов октоихот и избегав кај поп Стефана, другиот учител не подобар од Апотолета, но попретставителен и поблагогласен певец. Тогаш големо старање се полагаше за размножување на певците, на црквите, на октоихот, на псалтирите. Оттука денес во Охрид се бројат десет главни цркви и безбројни мали црквици. Во едни цркви не можеш да преброиш повеќе од петина посетители и при сето тоа службите се вршат редовно. Грчкото духовенство му беше вдохнало на населението еден таков фанатизам, што речиси во секоја куќа се наоѓаше октоих или псалтир. Оттука уште на 12-годишна врст јас го знаев на-

1) *Фалака* (тур.) — направа за нозе врзување што ја употребувале некогашните даскали (учители) за казнување на учениците.

изуст октоихот и редоследот на црковното пеење. Ги знаев и осумте гласови, што и денес уште ги помнам, и покрај тоа што никогаш не сум се учел на псалтики[1]). Фанатизмот тогаш беше таков, што најзнатните фамилии, на пр. Робеви, Паунчеви и др. ги извадуваа синови си од водење голема трговија и ги поставуваа учители за „бог да прости", како што велеа, за да ни преподаваат бесплатно и со фанатички жар неразбирливи граматички правила.

Се растрепери Охрид од еден ракопис чијшто апокрифен сочинител тврдеше: 1) дека паднал (ракописот) од небо; 2) дека во петок не треба да се работи; 3) дека во сабота, штом ќе чукне клепалото, треба да се остави секоја работа; 4) дека којшто ќе го прочита тоа божествено писмо, должен е бездруго да го препише и да го шири; инаку гнев божји ќе падне на него и на неговите. Со молби јас успеав да го прочитам тој ракопис, дури и го препишав и го поставив на Св. Трапеза во храмот на Св. Бесребреници. Ефимеријата поп Н. Б., којшто, благодарејќи на трезвеноста уште и денеска е жив и здрав телом и умом, којшто одамна ќе умреше ако постојано пиеше вино, иако не е многу учен, но здраво мисли и е благоразумен, — он му разрешаваше на паството свое да работи без гризење на совеста во некои празници. Он, место да го препише ракописот, како што се надевав, го остави бездејствен и тураше врз него ипсоми[2]). Он, можеби, сакаше да го тури на друго место, не толку чесно, но не посака: фанатизмот беше силен.

П. Стефан ме прими радо[3]), дури и ласкаво. Он служеше во црквата на Св. Климент; а јас како добар Αναγνωστηζ (читач) му бев нужен. Потоле го узна тоа, и се расрди како да му го бев

---

1) *Псалтики* (грч.) — црковно пеење.

2) *Ипсома* (грч.) — овде: големо парче нафора.

3) *Радо* — зборот е од Прличева.

убил татка му, и преку влијанието на митрополитот Калиника, кого често го расмеваше со своите буфонерии[1]), ме грабна, ми ги кладе нозете во фалака и ми удри повеќе од четириесет. Се вратив дома и ѝ раскажав на мајка за даскалското тепање.

— Даскал е тој, рече таа, ќе тепа, jà!

Се врати и дедо и ми го подаде обичајниот симит. Со страсни солзи му раскажав што сум пострадал од даскалот, но причините за тепањето, се разбира, не му ги објаснив.

— Никојпат даскал не тепа, — рече дедо, — без кабаат[2]). Безбели ти си му згрешил во нешто. Но и ако не си згрешил, нема ништо, синко.

— Два пати ме тепаше, дедо, лошо ме тепаше, без милост ме тепаше, под фалака ме тепаше.

— Нема ништо: којшто љубит м'чит, рече Софос[3]) Соломон.

— Јас нема веќе да идам у Апотолета.

— Ќе идеш, ќе идеш.

Ја наведов главата, но не сакав веќе да го видам лицето на Апотолета; а за да не ги беспокојувам домашните, особено деда, којшто беше болен, јас се преправав дека одам на училиште, а се криев во урнатините на градската тврдина и таму читав и се радував на природата, додека да се пуштат учениците. И така секој ден, во убичаените часови, си ги земав книгите, а наедно со нив и некој од оние елинско-црковни ракописи на пергамент книги што ги читав така слободно како печатените. Не стигаше тоа: кога ќе најдев на пат некој исписан лист, бил тој мал или голем, ракописен или печатен, чист или валкан, не можев да го задржам своето љубопитство. Требаше да го земам в раце и да го прочитам еднаш, дваш и со себе да го земам.

---

1) *Буфонерија* (франц.) — сценска шега.

2) *Кабаат* (тур.) — вина, кривица.

3) *Софос* (грч.) — мудрец.

## 3

Дедо, кога узна оти неговата болест нема да трае долго и дека му се приближил крајот, ја повика мајка и ѝ рече:

— Јас умирам, но Господ не ќе ве остави од рака. Никола и Ивана да ги кладеш на занает. Тие ќе си го вадат лебот болук-болук[1], така што и за тебе ќе преостане. Зуграфина ја погодив за измеќарка у екимот[2]) Залокоста, којшто ќе ја хранит, ќе ја облекува, и ќе ѝ дава двесте гроша на година. Тоа не е мала сума. На Глигора се надевам; и ти да се надеваш. Слушаш ли?

— Слушам, ама горко мене ако ми било писано да се надевам на едно детенце.

— Дај ми клетва оти ќе го прашчаш на училиште.

— Тако ми жалби, тако ми т'ги, ќе го прашчам.

— Кога е така, кукава моја, покуќнината моја, лозјата мои се ваши.

И истовремено ѝ врачи една крпа во која беше врзано нешто како пари. Во неа беше и хуцетот, документ со кој нè оставаше за единствени наследници на својот имот.

— Слушај, повтори дедо.

— Слушам.

— Оклетие[3]) ви оставам да ме погребите само со еден поп.

— Господ не ќе ми ги остави децата сосема сираци, тате! Господ ќе ми ти подари здравице.

— Можит, Господ сè можит, но јас сум должен да си ги уредам работите. И така, прости ме. Многу домаќинка си ми била, многу послушна си ми била, многу чесна си ми била, многу си ме служела. Како исти татко си ме гледала. Многу ноќи без сон над перницата моја си поминала. А јас, клетиот, за ништо и никакво, илјада пати сум

---

1) *Болук* (тур.) — изобилие, изобилно.

2) *Еким* (тур.) — лекар.

3) *Оклетие* (дијал.) — клетва.

те огорчил! Прости ме, снао. — Дедо се заплака.

— Бог да прости. И ти прости ме!

Така рече и му целива десница, и нас нѐ натера да ја целиваме.

— Бог да прости ... и те благослови ... тебе ... и чедата твои ... Повикајте ... го духовникот ... и ефимеријата ... со причесно.

Со трчаница најголемиот брат ги повика. Исповедта не беше долга. По неа дедо се причести. Околу полноќ испушти душа он како праведник, тихо и незабележано.

Смртта на деда ми стори длабок впечаток. Мајка многу пати ми раскажуваше за татка, за неговите рани, за неговата нежност, за деноноќните усилби што ги вложувал за да нѐ исхрани со својата игла, — но јас за деда повеќе жалев. Него јас го познавав; од него полза видов. Мајка ме утешуваше, ако и да имаше таа голема нужда од утеха. Таа дури, со вистинска вера во Бога, рече дека Господ ќе ни помогне така, што не само мене, но и Ивана ќе нѐ праќа на училиште.

— Што велиш ти, синко Никола?

— Немај гајле, нано! Јас ќе работам многу, многу.

— И јас не помалку. Усетувам во себе сила голема. Ќе работам по кукјите. Работата е здравје и чест.

Бидејќи бев слаб и нервик, ништо не ме утешуваше. Но мајка беше научена на домашни и земјоделски работи. Таа беше лавица телом и душеју[1]. Мишиците ѝ беа железни; лицето ѝ сонцем поцрнето од полските работи. Браќа ми отидоа на ткаечки занает, а сестра ми стана слугинка. Словото мамино беше: „Ќе работам по куќите“. Така речено и така сторено.

Она уште од вечер зготви јадење за сите нас и ни рече:

---

1) *Телом и душеју* (цркслов., рус.) — по тело и по душа.

— Чекајте ме утре квечерум. Ќе работам утре у Танчевци (милионерска куќа, сега опадната), ќе ви донесам и манџа и леб, — рече она.

Се помоливме Богу и легнавме. Но цела ноќ не спав.

4

Утрото рано, кога се разлади воздухот, сум заспал. Сите беа си тргнале по работа, а јас не ги узнав. Дојдоа браќа ми за ручек и ме најдоа уште во длабок сон.

— Стани, — рече Николај, — ќе ручаме.

Станав . . . ручавме . . .

— Брате Николај, реков јас, како ќе се живеј? Сега ти не си и татко, и дедо. Не ми позволуваш ли да идам у Танчевци да ја видам нана?

— Оди, братенце, — рече он и ме бакна, — но да им не сакаш леб.

— Не, не! Ја сум сит, многу сит.

— Иди, но е далеку.

— Ако, јас не се уморувам.

Тргнав и за неколку минути ја пројдов онаа ужасна стрмнина што ја одделува татковата ми куќа од Танчеви.

— Кај е мајка? прашам јас.

— Сакаш ли леб? ми рече домаќинката.

— Кај е мајка?

— На езеро. . . пере.

Се стрчнав по стрмната низина како стрела. Пред да го достигнам аголот на Писиновската улица, чув мајчини си издишки, милата носеше на главата еден уште мокар болјарски килим, од грамадна должина и ширина, здиплен in octavo килим кого маска со мака би го носела. Ми се раскина срцето. Кога ме виде, таа ги запре офкањата и ми направи една потсмевка:

— Зошто ти тука, синче?

Но јас плачев, како некој да беше ја убил мајка. Омир вели:

„Половина благородство Бог отнима человеку,
Кој свобода си изгубил, којто станал роб другому.“

Мајка се запре.

— Што плачеш, синко?

— Еда ли така, нано, ќе робуваме.

— Синко! Велат оти знаеш многу книга, а ти си уште мал и не знаеш. Ги знаеш мошне добро небесните работи, а земните не ги знаеш. Тука, на земјава, секој е роб. Блазе си му на оној што со труд се извишува себеси. Горко на оној што со дембелство се унижува себеси. Ја гледаш ли онаа лепа куќа во која служам? Таа сега брго ќе се продава, а ти ако се трудиш, ќе ја купиш за никаква цена.

Така таа проповедаше и едновремено од четирите страни на килимот крупни капки паѓаа на земјата (дреите ѝ беа одамна сосема измокрени). После со нови сили тргна нагоре по стрмнината.

— Мајко! Дај ми го килимот да го поносам.

— Не... не чинит... види... килимов не е тежок, ти можеш да го носиш, но ученици да носат, греота е.

Така мајчината неизмерна љубов — и уважение кон ништожното мое учење покажуваше, а едновремено и ме утешуваше со тоа: „Килимот не е тежок!“

Мајка врвеше боса, со тврди и тупотни чекори; таа сакаше да каже: „Не сум уморена“.

Кога стигнавме у Танчеви, никој не ѝ дојде на помош да ѝ го симне од глава тешкиот товар. Викна мајка; никој не одговара.

— Спијат смртен сон, — рече таа и беше принудена да се искачи по стрмната скала. Тогаш се појави домаќинката и ѝ го покажа местото кај да го стави килимот. Мајка, кое со усилба на своите жилести раце кое веднејќи ја главата напред, го остави килимот...

— Господ да ти ги усили рамениците, — рече домаќинката. — Гледам оти сега килимот е сосем инаков, сосем како нов.

Така кажа. Без да ѝ покаже место да се почине, ѝ даде еден огромен пешник и јадење изобилно.

Мајка рече:

— Господ да ве чува и варди од зло.

Очигледно дека домаќинката не го разбра прекорот. Може ли да разбере човек сосема опиен од безделништво и сладострастија?

Ова не малку повлија, та станав после најбуен и страстен член на опозицијата против аристократијата. Како да бев избран за општ одмаздител за бедните, секогаш сум ги мразел, гонел и тепал децата на богаташите, на чорбаџиите и на своите учители кога они постапуваа гордо со моите соученици.

5

Дојдовме дома. Бев нажален.

— Руча ли, синко?

— Ручав.

— Сега оди си кај даскалот.

Јас не сакав да одам. И така, ги зедов како обично книгите и тргнав кон запустената тврдина и таму си читав додека се пуштија учениците, и после се вратив дома.

Совеста ме гризеше што ја лажев мајка, благородна, неуморна, добродетелна, свештена. И тоа ми ја увеличи меланхолијата. Но и сѐ што ме обиколуваше помогна да ја увеличи, бидејќи и по природа бев кон неа предрасположен: нашата сопствена и сеопшта бедност; лица бедни од глад и нечистотија; нашите првенци станати фанариотски руфијани[1]; полното унижение на таканаре-

---

1) *Фанариотски руфијани* — Фанариоти се викале приврзаниците на грчката патријаршија во Фенер, Цариград; *руфијан* (итал.) — посредник за љубовни работи, овде: орудие.

чената хондрокефалска каналја[1]), којашто велеше Теос наместо Феос; катадневни врволици од земјоделци, терани в затвор за данок; благочестиви селани, што се поклонуваа и со своето чело го биеја килимот пред скверни, немилостиви, среброљупци, лицемери, страстољупци калуѓери, кои (калуѓери) се ругаа бесчовечно над самите глави на своите поклоници.

Конакот[2]) (уќуматот) беше блиску до нашата куќа. Таму речиси секој ден фигурираше фалаката. Неретко дваесет дренови стапа се кршеа од стопалата на униженаго Бугарина. Надалеку се слушаа писоците негови, извиците негови. Се чудев како може да има на светов луѓе толку глупави што да милуваат и да ценат таков живот. Бев растреперен како поет што гледа зло по светот и не може да го трпи. Ако би ме видел тогаш некој психолог, би ме натерал да пишувам стихови. Но, тогаш, каде таков наставник?

И така, најцветните години на страсната младост минаа во грубо безвкусие. Поприште немав. Колку прилежно и да се занимавав со грчко читање (бугарското беше непознато), речиси ништо не разбирав. Меланхолијата сеедно ми растеше. Бев сеедно задуман, намуртен, мрачен како старец што многу пострадал во животта. Во радости, свадби, песни, танци, меланхолијата ми се засилуваше. Ќе видев ли беда каква и да е, ќе чуев ли липање на бесолзна баба над чуждаго мртовеца, — веднаш страсни солзи ќе ми потечеа од очите. Бев постојано во раздражение. Никоја дреа не ми се допаѓаше ако не беше совршено убава, чиста, благокројна. Со трескава јарост сум кинел дреи

---

1) *Хондрокефалска каналја* — хондрокефалски (грч.) дебелограл; *каналја* (франц., итал.) — долни, ниски, подли луѓе.

2) *Конак* (тур.) — зградата на тур. полицијa или друга административна установа.

што ги сметав за несовршени. Многу страдала мајка од таквото настроение.

Еден ден (беше страсната недела) брат ми тржествено ми го принесе одамна ветениот за Велигден нов фес. Оти никогаш не бев носел фес, фесот, бидејќи беше малку поширок од колку што требаше, ми се виде несносен товар.

— Врати го назад, — му реков на брата си.

— Како-о-о!

— Така.

— Јас го купив и нема да го вратам.

— Јас нема да го носам.

Напразно сите ме уверуваа дека фесот е убав — преубав и многу ми прилега.

— Не сум учен да носам фес. Поарно гологлав.

Тогаш Николај прописно ме изнатепа. Тепањето го претрпев, но фесот нејќев да го носам.

При сето тоа понекогаш си дозволував да ја разбивам својата меланхолија со детски игри и опасни ветерничавости. Еден ден се качив на сливата на соседната Таљалица и фатив набрзо да ги кинам и јадам нејзините плодови заедно со коските, додека не се сети сосетката и викна со пронижувачкиот свој глас. Од страв и брзање во слегувањето паднав од дрвото на камни и си скршив еден резец. После лежев опасно болен од запек (коските беа останале во мене) и само силен клистир ме избави од неминовна смрт. Повеќе од две седмици мајка беше принудена да ме држи за мишки за да излезам во двор.

Кога се поопправав малку, ѝ реков на мајка:

— Остави, не крепи ме. Сега можам сам да врвам.

Но штом ме остави, јас паднав.

— То! Како можит да бидит!

Тврдоглаво го повторив обидот до четири пати, и резултатот беше сè ист. Тогаш се уверив дека сум бил опасно болен и блиску до својот крај.

## 6

Уште здравјето ми беше слабо, кога се разгласи дека иде во нашиот град повикан некојси прочуен елински класен учител. Велеа дека он е Влав. И после не го викаа инаку освен „Влавот“ и долго време по неговото заминување тоа име беше рамно со „класен учител“. Се зарадував што имав занапред да се занимавам и така да ја одбегнам тешката здодеаност што ме гнетеше и гризењата на совеста што ја лажев мајка.

Влавот, како и сите учители пред него и по него, ни преподаваше по два бедни часа на ден. Велам бедни, зашто секој час се состоеше од десетина зборови кои нито ние ги разбиравме нито он можеше да ни ги изјасни на нашиот мајчин јазик. Можете да си вообразите каква беше ползата од такви учители. И денес уште се чудам со својата крајна трпеливост што долги години сум го посетувал училиштето без да разбирам речиси ништо.

Преемник на Влавот (речиси секоја година и секое тримесечие се променуваа учителите) беше, добро ако помнам некојси Константин Јанинец, на прекар „Куциот“. Он учителствуваше три години со такво усрдие, што фати да плука крв. Но, гласот негов, како и оној на Влавот, беше глас вопијушчаго в пустини. Речиси никој ништо не му разбираше. Он в црква често ги грабеше од рацете на пцалтите црковните книги и ме тераше да читам.

Робе му рече:

— Даскале, три години нѐ служиш, ти плаќаме чесно. Удостои нѐ да го видиме плодот на твојот труд.

Учителот пожолте како смил, но требаше да послуша и за еден месец се готвеше за испит. Се

наредивме околу четириесет ученици во митрополискиот салон. Робе почна да испитува[1].

— П и ј а н с т в о т о — каков вид збор е?

— Прилог.

— Што е п р и л о г?

— Збор што значи дејствие.

Ученикот безочливо одговараше. Знаејќи дека ништо не знае, он мислеше дека и неговиот испитувач ништо не знае. Но на третото прашање се очаја и се замолчи. Робе повика другего:

— Зборот з о ш т о каков вид збор е?

— Глагол.

— Изменувај го.

— Зоштом, зоштош, зоштот.

Робе се засмеа.

— Што значи з о ш т о?

Ученикот замолчи.

Робе повика третаго ученика, којшто, како поитар, фати да ја изговара ораторски-звучно граматиката, без да чека прашања. Робе се скикоте и го запре.

Слични беа испитите и на други ученици, додека ми дојде редот мене. Робе ме запраша:

— Обликот к о м а н д у в а ш т каков вид збор е? (тој испитуваше само за деловите на речта).

— Партицип.

— Што е партицип?

— Придавка произлегуваштa од глагол.

— Што значи партиципот сега што го рече?

— Што излегвит.

Робе узна дека разбирам по нешто и рече:

— На десетте часот ела в дуќан да си избереш басма за дреи.

После ме натера да го изменам глаголот к о м а н д у в а и јас го изменував брзо. Очарованието беше општо.

---

1) Во оригиналот сите прашања и одговори на испитот се дадени на грчки. Од буквалниот превод се гледа колку учениците го сфаќале грчкиот јазик.

По свршувањето учителот ме прегрна пред целиот собор:

— Прличе! Ти ми лице обели! — И плачеше, плачеше како човек измиен од бесчестие општеством признано. Ај наивниот! Тој требаше да е уверен дека жителите колку помалку го разбираа толку повеќе го уважуваа. Тој ден — песни и радости на сродниците што во испитите се одличил еден папагал.

Квечерум отидов у Робеви, и ми одмерија три аршина басма.

— Печали ти, Григор, — ми кажа брат ми, — а јас басма поубава ќе ти купам и во Јанино ќе те пратам да се учиш.

Многу се зарадував.

Но истата година ненадејна смрт (од перипневмонија) го грабна од прегратките на осиротената фамилија, што на него се надеваше. За да не ни ја наголеми жалта, мајка често одеше во зимникот и таму го оплакуваше.

За утеха ѝ реков:

— Мајко, Зарче[1] ме кани дома си да го учам сина му. Тој ми такса[2] четиристотини гроша годишна плата и храна и облекло. Филладата[3] на Седмочисленицитe од Света Гора јас ќе ја препишам сета по три пари листот. А тоа ќе стане арна сума. Муренката[4] наша стига до облаци. Никоја муренка во градот не раѓа црници толку големи и убави како нашата. Ти ги береш црниците така... како рака да не ги фатила, а јас ќе ги продавам по целиот град...

— „Тамо ли ќе спиеш?“

— Каде?

— „У Зарчевци? Тоа не бива, Глигоре. Јас без тебе не можам“.

---

1) *Зарче* — охридски првенец, гркоман.

2) *Такса* (дијал., од грч.) — вети.

3) *Филлада* (грч.) — книга.

4) *Муренка* (дијал.) — црница, дудинка, боболка.

— Таму ќе јадам, ќе пијам и ќе спијам.

— И така нека бидит, волјата твоја нека бидит!

Мајка ме стисна во своите прегратки.

Четириесет дена по братова ми смрт роднини и соседи, според обичајот, дојдоа дома за спомен на покојникот. Јадењата што ги донесоа беа изобилни, разни и вкусни, така што јадев прекумера и не усетував дека сум преситен, додека мевот ми се оптегна така како да ќе тресне. Меѓутоа, од оваа злоупотреба не легнав на постела.

## 7

Според своето ветување, почнав да ја препишувам фалладата со трескава дејност (тоа препишување не малку ми помогна во јазикот). За своите часови немав никаква грижа. Си позволував дури и чести отсуства. Тогаш часовите беа толку суви, што отсуствата и не се сметаа за смртен грев.

Еднаш (през учителствувањето на Андроника Јосифчев, добар и дејателен учител охриѓанец) четворица ученици се согласивме да одиме в поле. Таму, во Далјанската Река, ловевме мали јагулчиња. За ручек си доаѓавме дома, а по ручек пак се собиравме на река. Што да правиме? Неумолива беше нуждата за разонода. А училиштето беше ни омрзнало. Играва продолжи четирипет дена. После, некојси ја извести мајка и таа со горка потсмевка фати да ме бие по стопалата со драпаво дрво. Градот се огласи од моите викови. Но мајка во тепањето не покажа милост и после ми ги кладе нозете во густосолена вода, претходно приготвена. Таа беше се решила да ме излекува еднаш за секогаш од болеста на отсуствата, и успеа.

Долго време ја препишував филладата. Кога го свршив делото, го претставив Евтиму Балазу, којшто ми го порача. Цели часови тој испитуваше дали преписот е точен. Не најде ниедна греш-

ка. Он направи сметка (јас сметање не знаев) и ми рече дека треба да ми плати шеснаесет гроша. Но он постапи великодушно: ми даде четири бешлаци[1], што ми се видоа како четири милиона. Кога врачив парите мајце си, очите ѝ блеснаа: не поради значителноста на сумата, но од радоста што го видела првиот плод на мојот труд. Како што гледате, никој можеби не работел толку евтино како мене. Но имавме и други средства: мајка ведеше пилиња, а јас продавав јајца.

Еднаш Анастас Серезлија, доктор Грк, којшто насекаде со ентузијазам ги фалеше моите успеси, и секојпат бесплатно ме лекуваше, ме виде в чаршија каде седам на еден камен, изѕемнат од студ, и во скутот си држев десетина јајца за продавање, и ми рече по грчки:

— Стани!

Станав.

— Колку пари ги продаваш?

— По три пари.

Он ми ги плати по пет пари.

— Никогаш да не седиш на камен. Разбра ли?

— Разбрав.

— Дај клетва.

И се заколнав.

— Јас имам четири сина, но тебе те љубам повеќе. Не сакам да те лекувам пак, не што си го жалам трудот или лековите, но ти го жалам здравјето. (Илјада поклони пред сенката негова, ако и да мразеше он сѐ што е бугарско).

Очигледно е дека животот не ни беше охолен. Но имавме и друго средство: през јунија и јулија поручек продавав црници. Се натпреваруваа светот кој понапред да купи. Многупати дури Турците не го оставаа христијанинот да купи. И така, секогаш навреме се наоѓав на училиште.

---

1) *Бешлак* — турска монета од 5 гроша; (една турска лира има 20 бешлаци односно 100 гроша).

Еден ден, ужасниот ден (13 јули 1840) мајка падна од црница. И денес, кога ќе си го спомнам тоа приклучение, трескави морници сеќавам по плеќите, а по бедрата едно неописимо болежно чувство: како да ми се топи лојот. До Бога писнав кога ја видов мајка спрострена, полумртва.

— Нема ништо, — рече таа, си ја поисправи главата и го виде средниот прст на десницата шинат меѓу првата и втората фаланга[1] и грозно искривен. Ако и да беше како пијана од паѓањето, таа зеде да го тегне шинатиот прст со сета сила, додека коските скрцнаа и се наместија во физиолошко состојание.

— Сега немај гајле, — рече таа.

Сосетките се притекоа, ја фатија за мишки, ја одведоа в куќи, ѝ послаа и ги употребија сите средства што им беа под рака за да ѝ олеснат на пациентката.

Никогаш во животот не сум бил толку тажен колку тој ден. Бев седно при нејзината постела. Очите ми беа седно во лицето нејзино приковани. Мајка ја сеќаваше мојата болка, можеби повеќе од својата и болежно се усмевнуваше.

— И тоа ќе мине, синко! Нашата муренка е благословена. Таа е нашиот ангел-чувар. Јас ја почитам за свето нешто. Мнозина паднале од неа, но никој не се убил. Иван . . . и тој падна . . . билем[2] од најголемата висина (и ми покажа една гранка од огромното дрво), но ми говарди Господ, ништо не пати. Не гледаш ли колку жени идат катаден. . . и земаат од кората нејзина за лек против секаков пришт.

По неколку дена мајка оздраве и фати да работи како обично.

## 8

Како за утеха на поминатите наши несреќи, Митре Миладинов дојде да учителствува во Ох-

1) *Фаланга* (грч.) — овде: зглоб.

2) *Билем* (тур.) — дури.

рид[1]. Он се смести во дедова ми куќа заедно со својата млада невеста. Меѓу десетте учители што се изменија през моето ученикување во Охрид, ниеден не им беше толку полезен на учениците колку Миладинов. Он во секоја постапка имаше нешто привлечно. Речта му течеше од устата како мед. Свештен оган му гореше во очите. Он знаеше дека треба да нè учи на грчки, инаку не можеше ни да се мисли.

Но тој еве како нè учеше: донесе вода = φὲρε νερὸν итн. До негово време не знаевме речиси ништо од аритметика. По негов совет ние, постарите ученици, ги земавме огромните три тома од лексиконот на А. Гази[2], се собиравме дома и го преведувавме Плутарха[3] на новогрчки. Боже мој! Колку широка беше тогаш нашата памет!

Миладинов нè запозна и со италијанскиот јазик. За шест месеци го преведовме целиот први том на Телемаха[4].

Испитите станаа какви што не беа станувале. Насекаде се разнесе глас за цутењето на охридското училиште. Од многу градови и паланки на Македонија и од најзападниот дел на Албанија се стекоа ученици во Охрид да се учат при Миладинова. Но сите му се срдеа задека мрсеше (не постеше).

Една година, помнам, стисна глад: мајка необично натажена ми предложи да постапам на

---

1) Димитрија Миладинов бил дојден за учител во Охрид во 1848 година.

2) *Лексиконот на А. Гази* — речник на грчките дијалекти од Антим Гази, издаден во Венеција (I, 1809; II, 1812), стр. 1— 5195, голем формат.

3) *Плутарх* (50—120 г. од н. е.) — грчки историчар и моралист (дела: „Паралелни животописи“ и „Морални дела“).

4) *Телемах* — син на Пенелопа и Улис. Францускиот писател Фенелол (1657—1715) го обесмртил во делото „Авантурите на Телемаха“.

занает. Тогаш јас се расплакав. Никако не ми се сакаше да го оставам училиштето. Одвај тогаш почнав да се насладувам од непостижимите Омирови убавини.

— Мајко, не е ли подобро да идам у Зарчевци?

— Иди, синко. — И отидов.

Зарче заповеда да стават трпеза, ме постави при себе и ме препорача на своите домашни. Кога се најадов до сита, ученољубивиот гркоман рече:

— Сакаш ли да седиш у нас да те гледам како син?

— Сакам.

— Со Андроника мој ќе одиш на училиште, со него ќе се врашчаш, со него ќе ручаш, со него ќе спиеш, и понекогаш ќе го учиш.

— Сеедно[1] ќе го учам.

— Да ми си жив!

Така речено, така сторено.

## 9

Но мрачната судбина уште не се беше уморила во своите гонења.

Еден ден Зарчевица ме прати в чаршија да земам месо. При еден грешен чекор што го направив во брзањето ми се шина ногата. Многу дни кривев без да кажам никому ништо. После, болките не се трпеа и ѝ реков на мајка. Таа повика една баба, што ми ги тури нозете во сапунена вода. Ногата отече ужасно. По два-три дена нужно беше да се изврши операција. Прибегнав докај Робе. Серезлијата не беше смел хирург. Робе го проби со нештерот[2] отечението место (посреде свирката, од нејзината внатрешна страна) и веднаш потекоа изобилно гној и крв.

---

1) *Сеедно* — (во народниот јазик значи и) постојано, непрестајно.

2) *Нештер* (тур.) — хируршки инструмент.

По два месеца се појави оток од кај горниот дел од истата коска (два прста под ставот) и пак Робе изврши операција. Зарче, или од страв да не плаќа Робеву за курата[1], или поради стари страсти меѓу нив, ме одби од Робева и сам лично ме препорача на некојси дајреџи Махмуд, којшто узна како на догад дека меѓу двете рани има врска, зеде дебела сиња хартија, направи од неа цилиндричен свиток доста правилен, го намачка со мевлен и го вовре во горната рана. После од претпазливо со двата прста го сучеше свитокот, сѐ додека крајот на свитокот излезе низ другата рана. Тржествена радост се појави на лицето Махмудово:

— За две недели ќе те излекувам, — рече он.

Зарче и јас го прославивме по целиот град. Јас никогаш на надежди не сум се опирал; дури и сум ги презирал оние што пасат ветрови. Но во зборот Махмудов цврсто поверував. Секој страдалец верува дека ќе му се свршат страдањата.

За седум-осум дена Махмуд успешно ги менуваше свитоците. На последната визита он, уверен во својата мудрост, фати да го влече свитокот не баш претпазливо. Штом се скри во раната горниот крај на свитокот, долниот се скина така длабоко, што ни најтанкото орудие не би можело да го потфати. А орудија у Махмуд немаше никакви. Најголемиот дел од туѓото тело остана во моето.

Дојдов дома и ѝ раскажав на мајка... Ох, како таа се расплака! Не чекав од неа плач. Таа беше необично тврдодушна. Но сега, се гледа дека таа ја пресметна тежината на несреќата.

— Не плачи, нано, ќе одам у Робета. Тој ќе го извади фитилот.

Отидов у Робева. Он нито се пообиде да го извади и рече дека сам од себе фитилот ќе си излезе низ долната рана, нешто кое и чудесно се

---

1) *Кура* (итал.) — лекарски преглед, лекарска посета; лекување.

збидна по четири години. Он фати да ги затвора раните горејќи ги со селитрено сребро (lapis infernalis).

Среде зима се потев од болка. Горната рана наскоро се затвори, но долната не се затвораше.

## 10

Робе знаеше дека не можам да му платам ни парица за лекувањето. Он ми претстави бесцеремоно едно свое ракописно сочинение по медицина со заглавие: „Тајни откриени од...“ и ми заповеда да го препишам на чисто.

Му го препишав бесконечното сочинение дома. Зарчевиот дом беше ми омрзнал. Зошто? И јас не ја знаев причината. Верно е меѓутоа дека тогаш сè ми беше омрзнало. Не љубев ништо на светот освен Омира и мајка и Богородица пред која се поклонуваме. Нито „доброутро“ му велев некому! Се чудев како можат луѓе да живеат во таа плачевна долина. Постојаната мисла ми беше: или совршенство или смрт.

Препишувањето на Робевото сочинение беше долго и бавно. За маса нито збор можеше да стане: тогаш у најбогатите куќи маса немаше. Пишев како на училиште, т.е. држеешти ја хартијата на десното колено. Ракописот на Робева е многу немарен, збркан, отчајно нечитлив. Со неимоверна[1] трпеливост ја изучив формата на секоја Робева буква, дури фатив да му го читам писаното како сопствено свое. Така се трудев повеќе од три месеца, за да ги исплатам визитите.

Еден ден, Робе читајќи го мојот препис виде оти сум напишал είξεργασά μενος наместо неговото ἐξεἰργαοάμενού и ме запраша зошто така сум напишал.

---

1) *Неимоверен* (рус.) — неверојатен; прен. огромен.

— Така треба, реков, и согласно со граматиката, што ја учевме напамет, му докажав дека треба така да се пишува.

— Браво! — ми рече он. Така тогаш беше нè заслепил фанатизмот, та оние што ја знаеја грчката граматика се почитаа како велики и свети луѓе.

После, М. Миладонив се повлече, и јас станав терзија. По два месеца Симон чевларот, охриѓанец, дојде од Тирана и рече дека тиранлиите бараат учител за 2.500 гроша. Сумата ми се виде огромна.

— Што велиш, нано?

— Оди.

Таа приготви сè што треба за патување, ми даде мушами, за да ја обвивам болната нога, и бакнувајќи ме по очи и по образи ми даде благослов. Јас плачев. Но нејзините очи, според Омира, стоеја како рогови или железо: за да ме ободри, она си ги криеше солзите.

Пристигнав во Тирана. Таму ме обзеде носталгија (татковинската болест). Бев 18-годишен и за првпат странствував. Ноќе особено плачев по мајка цели часови. За да ја утешам, побрзав да ѝ пишам дека најдов во Тирана една многу вешта баба којашто ми вети дека ќе ме излекува наполно.

За добра чест, во Тирана странствуваше и Симон, кого го почитав како татко и детето му го учев како роднаго брата.

Кога се сврши годината, се решив да ја исполнам својата стара желба да идам во Атина. Првата ноќ што се вратив од туѓина и спиев под татков покрив се случи чудно нешто: кога излегував по полноќ, почувствував на својата болна нога необична топлина. Пипнав — раката ми се измокри. Ја повикав мајка. Таа запали борина и — што да видиме? — крв ми ја беше облила ногата и уште течеше.

— Бах, нема ништо, — реков, — тоа е од патувањето.

Мајка брцна во раната и извади една синкава материја, а заедно со неа и коска до три сантиметра долга со неправилна површина (она беше изгниена).

— Фала Богу, рече мајка, излезе фитилот. (Тоа навистина беше хартиениот Махмудов фитил).

Утрото се стекоа дома по обичај роднини и соседи. Тие знаеја дека сакам да учам. Но каде? Што? Како?

Тогаш ми се решаваше судбината. Не се најде ниеден да ме посоветува да одам во Русија. А пак тогаш само името на Атина и Јанино[1] звучеше у нас. Покојниот Ангеле Групчев, тогаш најучениот маж, којшто како роднина мој имаше и најголемо влијание над мене, ме посоветува да ја прегрнам медицината.

Многу пати се случило човек што сторил многу добрини, дури и на непријатели, да му сторил, меѓутоа, и неволно зло на својот најближен. Така се случи и сега. Му се ветив да учам медицина, за која никако не бев призван, следователно и немав наклоност. Му се ветив, зашто бев страдал и сакав да лечам човечки страдања. Но не знаев дека никој никогаш нема да успее во дело што не му е при срце.

Да го исповедам и тоа: Одев во Атина не само за да се учам, но и да се излекувам, зашто мислев дека нема по светот подобри од атинските доктори како што нема по светот поет подобар од Омира. Инаку, можеби и мајка не би ме пратила.

---

1) *Јанино (Јанина)* — грчки град во северен Епир. Прочуен по својата гимназија, во која во првата половина на XIX век учеле и наши луѓе (меѓу нив и Димитрија Миладинов).

11

Тргнав през август 1849 со 1500 гроша. По пат, во село Пателе[1], сакајќи да си ја преврзам раната, видов дека течењето на гнојот беше секнало и раната брго заздравуваше и ѝ пишав на мајка.

Требаше да минам преку Лариса. Патување долго но затоа поевтино. Кога го оставивме Домоко и ги префрливме турско-грчките граници, еден Грк — трговец, мој сопатник, слезе од коњот и ја целива земјата.

— Стапивме на елинска земја, — рече он.

Слегов и ја целивав земјата.

— Боже мој! Колку е оваа земја црвена!

— Да, зашто е натопена со крв.

Веднаш направив неколку стиха, што и ги декламирав со пророчко воодушевение. Опијанетоста ми се засили кога оддалеку го видов прочуениот Παρτενων[2].

Во Атина се јавив пред универзитетските власти за да се запишам во Μητρῶον[3]. Ме испратија при Βάμβα да полагам испит. Он ме испита само по елински, ми даде едночудо пофалби и степен „Αρτιςτος[4]". Истиот ден се запишав студент по медицина и го најдов живеалиштето на тројцата момчиња од Робевци, ученици на гимназијата, до кои имав писма и аманети. Тие ме запознаа со г-на Јоана Сапунџиев, охриѓанец и весникар. Он, кога ја виде сиромаштијата на моите дреи и бледноста на моето лице (бев сосема изнурен од патувањето и за долго не можев да се наситам на лебец), ме запраша колку пари имам и, кога чу дека имам илјада гроша, се стресна.

---

1) *Пателе* — село во Леринско.

2) *Партенон* — храм на богињата Атина, изграден на ридот Акрополис близу до Атина во 438 год. пр. н. е. през времето на Перикле; еден од највеличествените споменици од античката ера зачуван и до денеска.

3) *Митроон* (грч.) — главна книга на универзитетот.

4) *Аристос* (грч.) — овде: најодличен, извонреден.

— Не ти стигаат, — рече он.

— Ми стигаат. Само лебец ми треба.

— Само со лебец не се живее.

— Јас само со лебец досега сум живеел.

— Слушај, има тука едно богато завештание од еден Македонец, жител на Блац, се вика Вељо. Тоа завештание е наменето исклучиво за стипендии на сиромашните Македончиња. Почекај! — Така рече и запиша.

— Потпиши се!

Се потпишав.

— Предајте му ја молбата на министерот Пајкос, да е среќа да ве прими за стипендијант.

Ја предадов молбата, но попусто. Пајкос ми рече дека сите места се зафатени. Дури доцна отпосле јас се уверив дека местата се зафатени речиси исклучително од тамошни.

Бидејќи не бев вљубен во медицината, често пишував стихови и ги изложував по црните табли на универзитетот, и со благодарност слушав пофалби. Како кусоглед, слушав физика, ботаника и хемија очајно небрежно, но најомразен од сите предмети ми беше анатомијата. Во анатомскиот амфитеатар многупати еден и ист леш[1] лежеше повеќе од десет дена, и тоа поради немање друг. Таму беа очевидни човечките ништожности, што ми правеа повеќе впечаток одошто смрдеата. Не само што сам јас не јадев месо, туку и друг да видам кај што јаде не можев да трпам.

Еден ден ни донесоа пресен леш на жена како ангел. Фатив да обмислувам некој и друг стих, кога влезе во собата прочуениот анатомист Дамјан, родум од Костур. Од радост му блеснаа очите. Он го удри тржествено лешот во бедрото за да покаже дека е вљубен во науката. Незабавно излегов од собата. Никој ништо не ми забележи. Студентите беа неограничено слободни и необврзни под никакво задолжение. Професорите само преподаваа, а никојпат не испитуваа. Тие ни диктираа

---

1) *Леш* — зборот е од Прличев.

од своите ракописи (речиси сите предмети беа ракописни), а ние пишувавме.

Штом ќе чуев некоја јазична нивна погрешка, ми се чинеше дека небото паѓа и често си дозволував да ја поправам. Се разбира дека јас пишував најбрзо и најчисто. Долгите препишувања во Охрид ми помогнаа во тоа. А за јазикот јас имав право да мислам дека на многу професори можам за долго време да им преподавам. Нито можеше инаку да биде: грчката политика беше: да знаеме само грчки, а — ништо друго. Олимпиос, професор по хирургија, којшто ме лечеше бесплатно (горната рана беше ми се подновила) ми забележи уште од почетокот на годината дека е подобро да се запишам на филологија.

Но црна беше судбината моја и ме повлече.

## 12

Не ги љубев своите соученици. Во секој нивни збор се трудев да најдам гордост. Навистина, тие — ако и да се надграбуваа над моите ракописи, за да си ги препишат, но заради мојот бугарски изговор и заради бедноста на моите дреи постапуваа речиси презрително со мене. Костурските мајстори кога врвеа квечерум пред универзитетот и си говореа бугарски, тие (моите соученици) велеа: „ιβού Περνοῦν τὰ Βώδία = ете ти идат воловите“. Ми се кинеше срцето. Навреден во народното честољубие, тлеев од гнев и не можев да го излеам . . .

Кон средината на учебната година, пред да ми се свршат парицците, им предложив на Робеви да им преподавам француски. Тие имаа учител Француsин, кого никако не го разбираа. Јас бев готов да им преподавам за половина плата. Робеви примија, и јас бев честит.

На 25 март 1850 беа повикани на конкуренција сите елински поети. Офицерот Залокоста беше признаен за најдаровит од сите и цар Отон му го стави лавровиот венец на глава.

Од беше доста слаб и жолтникав од своите занимања. На музика, на прошетка, каде беше тој таму и јас, му бев како сопатник. Се чудев како човек толку ништожен видом[1] може да биде овенчен поет. Се ѕирав во него со голема почит. Можев ли јас да не гувеам кога сите прстом[2] го покажуваа и го фалеа? „Нема Елин почестит од него... Цар Отон што го овенча не е ништо пред него... императори што триумфирале за славни победи не се ништо пред него... за него и земниот живот е рај“.

За обезгрижение[3] на мајка ѝ пишав дека јас, слава Богу, во Атина добивам по некоја и друга парица, и додадов дури и од каде и како добивам. Писмото го приклучив во робевските. Таква беше секојпат мојата наивност. Робеви во Охрид ги распечатиле не само своите но и мајчиното ми писмо и вчас им заповедаа на децата да се учат француски у Французинот. Децата ме оставија.

Беше ме посетила пустата Сиромаштија, чахотлива[4] и лута како оса, со коси расплетени, со лице смуглобледно, со очи што горат во длабоки глобови.

На г-на К. И. му ја препишав целата философија на Јоана Филипов за два талира[5]. Таква беше спогодбата. Но кога ги зедов, сакав да го удрам со нив по лице. „Трпи душо — си реков јас, — има и позло“.

Навистина друго зло ме постигна! Г-н М., кој што ми го беше дал најмрачното собиче од куќата

---

1) *Видом* — навидум.

2) *Прстом* — со прст.

3) *Обезгрижение* — збор образуван, изгледа, од Прличева по углед на рус. обеззаботить (букв. обезгрижува).

4) *Чахотлив* — туберкулозен; рус. *чахотка* — офтика, туберкулоза.

5) *Талир* — сребрена германска монета.

под наем (пет драхми на месец), видувајќи дека не можам веќе редовно да му исплаќам, ми рече:

— Има тука еден доктор, искрен мој пријател. Да одиме кај него да те види да не си болен.

— Јас си имам доктори што ме лечат бесплатно.

— И тој бесплатно ќе те лечи.

— Не сум болен.

— Си! Си! Како не си!

И имаше право: јас бев болен од сиромаштија.

Г. М., кога виде дека нејќам да идам кај неговиот доктор, го доведе сам дома. Докторот ги испита благородните органи и ги најде совршено здрави; дури и болната нога ми функционираше исто така како здравата. При сето тоа он ми рече:

— Сега се свршува учебната година и сите студенти ќе се распрснат. Добро е да си одиш дома. Ве уверувам дека патувањето ќе ви биде многу полезно.

Јас знаев многу добро дека треба да се витосам од куќата и воопшто од Атина. Но каде да најдам пари за пат? Божјата промисла сè устројува. Г-н Коста Симовиќ, битолчанец, се готвеше да си оди дома и ми даде колку требаше пари за патување со надеж дека за скоро ќе му ги платам. Пуста надеж! Симовиќ требаше да чека долго време.

## 13

Тргнавме со параход през маија 1850. Го заземавме третото положение, кувертата[1]. Врнеше силен дожд. Ден и ноќ без сон, со отворен шатор седев над своите книги за да ги зачувам од мокро. Кога стигнавме дома, мајка ми забележи дека мевот ми е поголем од обично; но татковинскиот воздух скоро ме оправи.

Ги молев охридските првенци да ме примат да им служам во училиштето. Но тие беа си погодиле учител (тогаш само еден учител ги имаше

---

1) *Куверта* (франц. couverte) — покрив на лаѓа.

сите класови). За 3.000 гроша се погодив во Белица за певец и учител (звукар[1] и класен).

Таму природата ми се виде чудесно убава. Скромниот, сињ подлеск (менекше[2]), којшто балсам го правеше воздухот со опојната своја миризма, богатите конопишта обработени од неуморни домаќинки, силната растителност покрај потокот, каде што светкаа безброј светулки, високите јаболкници наведнати под тежината на неимоверно големи и вкусни јаболка, — ме натераа да стихотворствувам и без да сакам.

Таму служев две години. Но бидејќи телесната чистота таму беше многу пренебрегната и бев често принудуван да идам пеш во Охрид, за да се избавам од нечисти насекоми, ми омрзна беличкото општество и тргнав за Битола да барам касмет. Таму принесов една охридска летница г-ну Симовиќу и му платив околу 240 гроша. Таму три месеци седов на ан, и касмет уште не се јавуваше.

Отидов во Прилеп и му кажав г-ну Х. И.:

— Сум дошол да ви служам за никаква цена. Нема ли да ме примите?

— Те примаме, но колку сакаш?

— Три илјади гроша.

— Ние ќе ти дајме две и пол илјади гроша.

— Сосема малку ми давате.

— Доста ти е.

— Примам, но контрат[3] не ви давам.

— Што требат контрати, олан.

По пет месеци добив од охридските првенци писмо, со кое ме канеа да им служам за 3.600 гроша годишнина. Имав за земање од епитропот во Прилеп околу 400 гроша, што не се осмелив да ги побарам, и незабавно тргнав.

---

1) *Звукар* — учител (во основно училиште).

2) *Подлеск (менекше)* — темјанушка.

3) *Контрат* (од итал. contratto) — писмен договор; зборов сега е познат кај нас во обликот контракт (лат. contractus).

Посред чаршија г-н Х. И. ми го запре кирицијата, ласкаво ме фати за рака, ме седна во својата магаза.

— Каде вака, синко?

— В Охрид.

— Зошто?

— За учител.

— Колку ќе ти дадат?

— Три илјади и шестотини.

— Немој, синко. Ние ќе ти дајме четири илјади.

— Не бидва.

— Ќе ти дајме четири и пол.

— Не бидва.

— Ќе ти дајме пет илјади.

— Не бидва.

Х. И. одрони неколку солзи.

Во Охрид служев шест години. Сега веќе имав повеќе од пет илјади гроша.

— Нано, ќе одам во Атина.

— Оди, синко. Каде ти е арно, оди.

## 14

Тргнав и през август 1859 пристигнав и се запишав второгодишен студент по медицина, но, се разбира, пишував и стихови. Тогаш ја бев започнал својата поема „'Ο 'Αρματωλός" („Сердарот"). Знаев дека требаше да ѝ се предаде поемата на испитната комисија најдоцна на 13 февруари, но не знаев дека потписот на сочинителот треба да се наоѓа во затворен плик над кој да фигурира еден од најдобрите стихови од неговото сочинение. И така ја предадов (поемата) потпишана просто: Г. Σ. П.

На 25 март 1860, претседателот на комисијата г-н Рангавис, пред многубројна публика, зеде да ги оценува претставените поеми, почнувајќи од најслабите. На чело на публиката фигурираа г-н Орфанидис, призван и овенчан поет, и Вернарда-

кис, професор по филологија, обата светловесело и тврдо уверени дека ќе го добијат венецот или барем паричната награда.

За мене, како и за безбројни други гледачи, стол, се разбира, немаше. Но кога Рангавис рече: „Најпосле имаме една поема, многу помала од другите и со наслов „'О 'Αρματωλός" тогаш усетив во себе едно неописно волнение какво што никогаш не сум усетувал. Тогаш никој не би ме познал: бев вон од себеси. Очигледно, мој беше венецот.

Подробно ги опишувам овие околности за да знаат јуношите дека прекумерната радост е поубиствена од жалта. Нека го знаат и тоа дека не пишувам од сопствена своја гордост, но за возвишување на народната.

До толку ние Бугарите сме биле ругани и презрени од сите народности, што време е веќе да се опаметиме. Кога ги чита човек нашите народни песни, каде што секоја убавица се вика Гркинка, неволно ќе заклучи дека клетото самопрезрение е знак на бугарштината. Време е да се покажеме луѓе меѓу луѓето. Бугарското трудољубие ретко се наоѓа во другите народи. Тоа нè облагородило; тоа било, е и ќе биде наше списание. Ако е вистина дека безделништвото е мајка на сите зла, тогаш исто така е вистина дека трудот е татко на сите добрини. Каква предниина можат да имаат пред нас другите народности? Слушајќи ги сеопштите ругања над бугарштината, целиот живот сум го поминал со мислата дека не чинам ништо. Оваа иста мисла ме отстранувала од највисоките кругови на општеството, без кои никој не бидува знаменит граѓанин нито списател. Верно е дека горделивиот никогаш не прокопсува; но вистина е такуѓере дека којшто се презира себеси е самоубиец. Првиот грев, се разбира, е поопасен, но ние, Бугарите, треба да се чуваме повеќе од вториот: треба да се опираме на своите сили, на својот труд.

После, Рангавис укажа на некои недостатоци на „'О 'Αρμαωλός". Друго волнение противно на првото. После му загрмеа во устата звучни пофалби какви што никогаш не биле чуени за изминатите десет години на поетскиот подвиг — трето, најсилно и убиствено волнение.

Долго, дури и неприлично би било да пишувам сè што се кажало за „'О 'Αρμαωλὸς" на тржеството и после во весници: не стигнува цел том. Љубопитниот може да го прочита тогаш издавното периодично списание „Πανδώρα" или „Νὲα Πανδωρα" Но помнам добро дека во неа Рангавис го објави целото изложение на испитната комисија.

Најпосле, Рангавис рече:

— Испитната комисија јавува дека оваа година последнава поема ја смета за прва и му го дава венецот на „'О 'Αρμαωλός".

Он не рече и „паричната награда". Зошто? Венецот стоеше на великолепно украсена маса пред Рангависа, но он не ме повика да ми го даде пред публиката, како што станувашe другите години. Зошто? Главната причина е што не му мирисаа на грчки имињата што звучеа во поемата: Στάΐκος, 'Ρὰδος, Νὲδα, Γαλεσνικ, Ρὲκα.

Не му ја јавив никому својата радост и се повлеков пред да се распрсне собранието. Еден мој соученик ме стигна (врвев бавно).

— Да не страдаш од нешто?

— Да, од биење на срцето.

— И јас исто. Ела ќе те поведам на луканта[1]. Денес имам да те честам: елинската литература се здоби со извонредна поема.

Он ме зеде алабраца[2].

— Напротив, му реков, јас имам да ве честам.

Отидовме у Варнава, прочуениот тогаш готвач. Се зачудив кога се огледав во огромното ог-

---

1) *Луканта* (ром.) гостилница.

2) *Алабраца* (франц. à la bras) — под рака, под мишка.

ледало таму: личев на човек што изгорел од тригодишна треска. За себе порачав рибина чорба, љубимото мое јадење. Сркнав еднаш, а по вторпат не можев да каснам. Остана јадењето негибнато.

После отидов у Рангавис и му јавив дека сум сочинителот на „'Ο 'Αρματωλᾶς". Он ме прими многу ласкаво и со тржествен глас ја повика својата госпоѓа и ме препорача.

— Вие ја посветивте половината од наградата на какво и да е благочестиво дело.

— Да, така пишував и не се одрекнувам.

— Оваа штедрост многу ве препорачува. А втората половина?

Ова чудно прашање ме зачуди.

— За другата половина, додаде он, вие не пишавте ништо.

— Другата половина ми треба мене. Не сум богат.

Очигледно беше дека одговорот не му се свиде и он замолчи.

— Чувте ли какви пофалби ви сплетов?

— Да, вам нито ви е возможно да зборувате против својата совест.

Веднаш он ја узна суровоста на одговорот.

— На каква сте возраст?

— Триесетгодишен.

— Од каква сте народност?

— Бугарин.

— Не е можно Бугарин да има црни коси и црни очи.

На ова не одговорив, но ги приковав своите очи во неговите. Он ги наведе своите.

— Нели вие сами од амвонот[1] рековте дека од изговорот на еден само збор можете да го познаете секого дали е Елин или не. А јас ни збор Е л и н не можам да го изговорам како вие што го изговарате.

---

[1]) *Амвон* (грч.) — овде: катедра, подиум.

Рангавис онеме. Разговорот стана несносен и се повлеков.

По три дена ме повикаа универзитетските власти. Првото прашање беше:

— Од каква сте народност?

— Бугарин.

Замолкнаа.

— Можете ли да кажете напамет неколку стиха од „'О 'Αρματωλὸς".

— Сите, ако сакате. — И почнав да изуступвам.

— Доста, ми рекоа.

— Но со тоа не можете да се уверите оти стихотворението е навистина мое. Јас и туѓи стихотворенија знам напамет. За да се уверите, дајте ми тема каква што сакате и за неа ќе сложам неколку стихови.

Останаа смајани. Тие беа наполно уверени дека стихотворението не може да не биде мое.

— Сакаш ли да те пратиме во Оксфорд или во Берлин да се учиш на државна сметка?...

Узнав оти целта им беше да ме посветат на грчка служба и реков:

— Нужда велика е да идам дома.

Стана ректорот и ми ја подаде лаврата од која висеа свилени кордели со боите на елинското знаме и ми преброја петстотини драхми.

— Другите петстотини, — рече он, — согласно со Вашето писмо му ги подаривме на еден многу сиромашен студент по богословија.

— Добро сте направиле што не сте позволите да го запознам тој богослов. Ќе се среќаваме овде секој ден со него и ќе се срамуваме друг од друга.

Наградата беше во сребро, иако требаше да биде во злато. Кога ги наполнив сите свои џебови (крпа немав) со пари, си реков во себеси: „Тие ме сметаат за амал". После ректорот ми го подаде и ракописот и рече:

— Печатете го скоро, оти публиката со нетрпение чека...

Истиот ден Орфанидис ме покани да одам кај него дома со ракописот. Отидов (оти он ми беше учител). Он го прочита со големо напрегање како да сакаше да најде некоја грешка, барем правописна. После он ми зборуваше sans façons[1]:

— Има многу ученици што во Атина добиваат место учење разврат; има други пратени за друга наука, а се занимаваат со друга. Тие не мислат никојпат дека треба да полагаат испит и дека на испитот најдобри ученици паѓаат, зашто се наоѓаат во страдателно положение.

Узнав на каде мерит Орфанидис, си го зедов ракописот и се повлеков. При излегувањето ме сретна П. Псарас, мој соученик.

— Зошто си ти тука у тој развратник? (Орфанидис беше мразен поради своето поранешно поведение).

Му ја кажав причината.

— Да живееш! Ти му . . . удри шлаканица каква што . . . Но знаеш ли?

— Што?

— Општа радост е во Атина што ни се јавил δεύτερος Ὅμηρος (втор Омир). Така барем вели татко ми. (Татко му беше гимназијарх[2], којшто, штом ги виде моите ракописи, благоволи да се запознае со мене, и многупати ме канеше дома и пред своето многучлено домородство[3] милуваше да ме фали заради скромност).

— Немој така да зборуваш. Страв ми е да не се возгордеам. Страв ми е од песната ваша како од сиренската[4]. Сакаш да ме издигнеш на висина

---

1) Sans façons (франц.) — направо, без заобиколувања.

2) *Гимназијарх* (грч.) — старешина на гимназија.

3) *Домородство* — од рус. *домородный*, т.е. роден и пораснат во куќата.

4) *Сиренска песна* — песна на сирените, морските самовили од грчката античка митологија.

како орелот желката, но опасно е паѓањето од високо.

— Ну! Затоа и татко ми те сака како мене, зашто не се гордееш.

Еден ден изјави желба да ме запознае Михаил Ποῖλῦς (Бодле, охриѓанец, одличен правник и министер за правосудие). Од беше, против својот карактер, многу весел и се чудеше со мојата апатија, ужасно и болежно студена. Излишно е да раскажувам сè што си зборувавме.

Додека се печатеше „'Ο 'Αρματωλὸς", се издаде указ од Отона да добивам 35 драхми месечно пензија. Тој указ, од кој никогаш не посакав да се ползувам, како и сите мои документи и неколку поетски и прозни дела му ги предадов во Софија на покојниот Висковски, тогашниот директор на библиотеката, во присуство на неговиот помошник, г-н Синвирски, на чување. Он ги тури во собата на Дирекцијата. Сега нито знам каква судбина ги постигнала моите многугодишни трудови.

Не се забави и подарокот (60 #) од Евангелис Заппа, кому, по совет од Ивана Сапунџиев, му ја посветив својата поема, како на основател на новите олимписки натпреварувања.

Пред да се издаде мојата поема, имаше полемика меѓу Орфанидис и Рангавис. Рангавис одговараше, и јас не останав назад. Очигледно, одговорите го жегнаа Орфанидиса. Он пак, како професор, ме повика кај себе дома. Со цел да ми влее омраза против Рангависа, он ми рече:

— Постојано проповедам, и усно и писмено, дека ти, господине, имаш αινθηοιντγ καλγ = добар вкус. А Рангавис вчера во професорската соба те нарече Βλὰξ (глупец).

— Верувам, тоа има свои причини. Но како може да ме нарече глупец оној истиот што писме-

но, пред целиот свет, ме спореди со Парасија[1] и со Фидија[2], и вели дека „'Ο 'Αρματωλὸς„ е творба на чудотворно длето, и дека секој стих таму е чист бисер? Не е ли глупец оној што си противречи? Ох! Колку ги презирам јас таквите суштества! Дури и неговите пофалби јас ги презирам.

— Немој да зборуваш така. Он до небеси те возвиси.

— Да. Но он не го согледа во мојата поема творештвото во ковање нови зборови на пр., κρεωϋλη-θής, οφριγηλή. Он ги пофали прекумерно и распалено малите предимства, а највеликото предимство нито го пофали, нито го усети.

— Кога е така, зошто му помагате и пишувате против мене?

— Сакавте ли вам да ви помагам? Кога пишувате против Рангависа, значи дека не го одобрувате решението на целата комисија, а таа ваша постапка е отворено докачение против мене. (Еден од членовите на комисијата[3] беше и С. Куманудис, родум од Одрин, којшто од изговорот се познаваше дека не е Грк. Он беше одличен елинист и латинист и пофален поет).

## 15

Сега веќе имав пари колку никојпат што не бев видел и си позволував да посетувам и кафеане, и театар, и добри гостилници. Но мојот стомак, што пред еден месец лесно мелеше огромни количини леб, сега веќе беше сосема слаб. Како секој јунош, како секој новообогатен човек, во-

---

1) *Парасија* — славен антички грчки сликар, современик на Сократа и Планота, основач на Јонската сликарска школа.

2) *Фидија* — најголем антички грчки скулптор (496—431 пр. н. е.).

3) Прличев пишува *комисарите* (од *комисија*).

општо не ги ценев парите и ги трошев бесмислено, но истовремено и си велев:

— Прличев! Не троши вака! Да не те посети бледноликата.

По неколку месеци навистина сиромаштијата пак ме посети. Но бидејќи бев наполно уверен дека преку ново некое стихотворение ќе добијам пари, сиромаштијата не ме плашеше толку колку што општата омраза на атињаните против мене, омраза што од ден на ден се наголемуваше. Тие ме љубеа многу и многу повеќе од сина и брата додека се надеваа дека во своето срце ќе им дадам место на грчките идеи, на елинскиот дух. Но кога видоа дека јас ја љубам народноста своја повеќе од својот живот, сите како по спогодба, ме изоставија. Никој мој пријател, ни соученик, ни сотатковник не ме поздравуваше. Еден само, Јаким Сапунциев, ми остана верен. Со него често се разговаравме за татковината.

Турив основа на друга поема, неспоредливо поголема од „'О Αρματολός“ и под наслов „Σκενδέρμπεης“[1] над која работев скоро година. Но не знам од каква причина, празникот на поетите, којшто од 1850 до 1860 се празнуваше редовно секоја година, не се отпразнува во 1861 година.

## 16

Еден ден ѓаконот на руската црква во Атина со многу нажален тон ми рече:

— Погинаа во цариградските темници браќа Миладинови и . . . можеби се отруени. Тоа го читав денес во списанието „Дунавски лебед“. Останав како статуа недвижен и бездветен, но моето срце го колнеше грчкото духовенство.

Си ги прибрав рабоќето. Поемата „Σκενδέρμπεης“ му ја оставив на г-н И. Сапунциев, го замолив да ѝ ја предаде на комисијата не подоцна

[1]) „Скендербег“.

од 13 февруари и тргнав со тврдо решение да гинам или да одмаздам за Миладиновци[1].

Стигнав во Охрид. Класен учител друг немаше, но првенците го држеа училиштето затворено и не ми предлагаа служба, додека добив писмо со кое клисурјаните ме канеа да им учителствувам за десет илјади годишнина. Го распрснав тоа известие во градот. Веднаш Стефан Паппа[2], инаку наречен Владиков, највлијателниот чорбаџија во Охрид, којшто видом и умом прилегаше на историскиот Richelicu[3] и беше гонител на сè што е бугарско (оти беше законит наследник на митрополитот Калиника) ги повика дома кај себе првенците и мене и ми рече:

— Вистина ли е дека клисурјаните ти давале десет илјади гроша?

— Да! — И му го покажав писмото.

— Ние немаме сила да ти дадеме повеќе од шест илјади, но те молиме да не ја оставаш тат-

---

1) Во времето на престојот на Прличев во Атина се развила голема борба во Охрид во врска со изборот на нов владика (дотогашниот владика Јоаникија умрел). Гркоманите, на чело со Тасе Зарче и Ст. П. Димитриев (Владиков), во согласност со грчката патријаршија во Цариград, успеваат да го доведат на владички стол владиката Мелетија (порано протосингел во Охрид), еден крајно порочен човек. Дванаесет илјади охриѓани со своите потписи протестирале против овој избор. (Охриѓаните му извадиле прекар *Налетија,* т.е. проклет). Решителна борба против Мелетија водел и Димитрија Миладинов. Затоа владиката и неговите приврзаници решаваат да го уништат. Во тоа, како што е познато, тие успеваат.

2) Стефанија Поп-Димитриев е син на владиката Калиника. Мајка му го докажала тоа пред битолските власти. Така тој станал единствен наследник на сиот имот на Калиника. Му туриле прекар Владиков и затоа што пораснал во митрополијата. Подоцна тој станува истакнат фанариот во Охрид.

3) Кардинал *Ришелје* (1585—1642) — знаменит француски државник, основач на француската Академија.

ковината, итн. (Он имаше три сина и сакаше да си ги воспита со градски пари).

Без никакво колебање реков дека ги претпочитам шесте илјади охридски пред десетте клисурски. Видно беше задоволството у сите.

— Донесете . . . Да му направам контрат и да му се потпишеме.

— Нема нужда, имам вера во вашиот збор.

— Ете чоек! Аферим[1] на тој го учил.

— Ете ти даскал, — додаде, Стефан Владиков. — каков што ни треба, а не како Ј. С[2]. којшто ни претстави за потпишување еден контраг подолг од газета[3], контрат со 24 члена.

Навистина, таа моја доверба и бесребреништво беа, можеби, самите причини за моето долго служење во Охрид, през кое со помошта на Јакима Сапунџиев го побугаривме сосема погрчениот град Охрид.

Со ентузијазам ми рече Стефан Владиков:

— Стани, ракувај се.

Должен беше секој новопогоден учител да се ракува со потписниците на спогодбата, како што нова невеста е должна да им целива на гостите десница, па макар и крастава да е. Се ракував првин со Стефана Владиков и усетив во својата рака тежина.

— Никому до денес, рече он, не сум плаќал однапред, но тебе ќе ти платам однапред заради чесноста твоја.

Гледајќи ме смирен и срамежлив, он веруваше дека од уважение кон него сум таков. Нито можеше да помисли каков пламен гори во моите гради и дека не можам да го засакам човека којшто со обвиненија клеветнички го уби моего учителја. Толку он се опираше на својата сила. Тол-

---

1) *Аферим* (тур.) — браво.

2) *Ј. С.* — Јанаки Стрезов, учител.

3) *Газета* (итал., франц.) — весник. И Турците велат *газета.*

ку он беше влијателен, безобѕирен-грозен, блажено-безгрижен — но не беше и психолог.

17

Тога прво се удостоив да направам мајце си бунда (долга сукнена дреа подвиена со кожув). Кога ѝ ја поднесов, многупати ме бакна: она никогаш не беше носила таква дреа. Си ја облече и излезе по улицата. Постапката ѝ беше ангелски горделива. Рајска усмевка ѝ ги растегаше избрчканите усни. Како што веруваше во Бога исто така веруваше дека и сите сосетки ќе се радуваат наедно со неа. Ниеден ден во својот живот не сум бил толку блажен колку тој ден. Жени и девојки ја обиколија и се повлеков.

Кои беа причините за таа општа почит кон мајка?

Да ви раскажам неколку од нив.

Правило ли пакост дете во некоја куќа — мајка беше поканета да го вразуми. Се скарале ли невеста со свекрва, или девер со снаа или јатрва со јатрва — таму мајка беше викана. Како што телото ѝ беше железно така и викот ѝ беше генералски. Трепереа од неа развратните. Се разболел ли некој — никој не можеше да го окуражи како мајка. Кога хирургот од немарност го оставаше болниот да тлее од треска додека да се појави глава од отокот, мајка со изострена борина ја правеше операцијата, извадуваше легени гној и добиваше благослови. Чудесно нешто! Нејзините кури никогаш не се помрачија од неуспех. Колку Ескулап[1] ме мразеше мене толку ја милуваше неа.

Многупати од неа накажаните развратни деца ја викаа „Мустаклијата“. Вистина, мајка беше

---

1) *Ескулап* — бог на медицината, син на Аполона и Кронида, ученик на мудриот Хирон. Во негова чест во древна Грција и Римската империја биле подигнати многу светилишта.

мустаклија и не се лутеше за тој епитет. Но горко на оние деца што би сум ги чул јас да ѝ викаат така. Сум ги влекол немилостиво за коси по просtраните охридски ридишта. Бев во својата полна сила, опиен од идеи и утопии и не знаев ни збор од педагогија.

Да ви кажам и друго: опишаната во „'Ο 'Αρματολὸς" Неда не е друга освен мајка ми, и Нединото сновидение — мајчино ми сновидение. Толку е верно дека мајчината љубов помага и во пишувањата.

18

Уште во 1861 го почнавме со Јакима Сапунџиев народниот подвиг, но го почнавме глуво[1]. Времето уште не беше згодно. Грцизмот во Охрид од векови беше се вкоренил и досега сѐ растел и растел; Бугарин Бугаринот го викаше „шоп"; бугарската азбука само на тројца им беше позната и се викаше српска; учени мажи уверуваа дека Бугарите немаат писмен јазик; обвинителите на Миладиновци, тогаш скоро наградени со ордени, беа во највисоката степен на својата слава и на своето влијание.

Во дуќанот на Ангела Групчев, којшто служеше како читалиште, се научив на бугарско читање и јазик. Си помагавме заедно: он ни ги изјаснуваше бугарските неразбирливи за нас зборови, а ние нему европските. Ја прочитавме бугарската историја и ги раскажувавме во училиштето и по куќите каде што требаше најпотресните страници нејзини и маченичката смрт на Миладинови. Често им расправавме на учениците и на нивните родители (но не на сите) колку е тежок елинскиот и колку е послатко и полесно да се учат на мајчиниот јазик. Многу псалми преведени на македонско наречје се читаа по црквите и им

---

1) *Глуво* — овде употребено во значење на тихо (по влијание од руски).

вдохнуваа свештен ужас на христијаните. Кога читачот не ме се допаѓаше сам станував читач. Силно се Богу молевме, но истовремено и работевме. Оравме ден и ноќ да си приготвиме почва за сеење.

Во јуни 1862 Иван Сапунџиев ми го прати во Охрид „Скендербега", без да ми пише каква била пресудата на комисија за мојата поема, нито пак го запрашав каква била пресудата. Бев се предал на учебното дело со душа и срце. Сам им преподавав на четири класа и тоа през целата година, дури и през август: тогаш зборот „ваканција"[1] беше непознат. Ваканција во Охрид беше само гроздобрањето, околу крајот на септември. Но и тогаш пак училиштето требаше да биде отворено, и учителот беше должен да преподава со скотска трпеливост на тројца или четворица разнокласни ученици, секому одделно. Бев обрнал особено внимание на дисциплината. Строго го накажував секое своеволство. Позволував да си поиграат само оние ученици што си ја знаеја лекцијата. Богатски и сиромашки чеда у мене беа рамни. Ако и да ги биев многу ретко, се пушти глас дека Прличев бие лошо. И — чудно нешто! — овој глас место да ме оцрни, повеќе ме затврди.

— Таков ни треба даскал, велеа родителите.

Едно утро го казнив сина му на Х. М., богат чорбаџија. Поручек Т. М., стрико му на тепаниот, маж со необична сила и голијатски раст, дојде на училиште и ме најде в клас. Со каква леснина истргнува човек страк од клас, со таква леснина он откова една штица од училишната библиотека. Јас оставив наставата и се обрнав кон напаѓачот со наведена глава. Он остана изумен.

— Зошто си ми го бил Јакима?

Му ја реков причината.

— Не сакам да ми го биеш.

---

1) *Ваканција* (франц., итал.) — школски распуст (преку летото).

— Јас сум му татко. Ако стори зло, пак ќе го бијам.

Штицата му падна од рацете.

Моите испити не само пред очите на простите луѓе, но и пред моите очи беа добри. Можам да се гордеам дека скоро сите образовани личности во Охрид и во неговата околија се мои ученици. Ни беше јад само што не можевме уште да го претвориме грчкото школо во бугарско.

Еден ден Стефан Владиков го изгуби сиот свој имот (бесполезно е да раскажувам како стана тоа) и се затвори дома. Малку јадеше, многу пиеше и спиеше, додека го фати болеста на чорбаџиите и на кардиналите, подаграта. Здивнаа сите патриоти што он ги мразеше и гонеше. Сега веќе почнавме да дејствуваме посмело.

На испитите од таа година се изрекоа две пламени слова против грчкото духовенство: едното од мене, другото од Јакима Сапунџиев. Сам не смеев да носам таков товар. Јаким како богатско чедо имаше повеќе заштитници. Словата се изрекоа тога прво на мајчин јазик. Радост и страв се читаше на лицата на многубројните слушатели: никој не се надеваше да нападнеме толку јавно, во пресуство дури на Владиковиот внук Антонаки.

С. Владиков му рече на Мелетија: „Сакам да те видам како ќе се браниш од тие кучиња“. Тоа значеше: „Давај пари — да те бранам“. Но грчкиот син пари не даваше; можеби он си мислеше: „Од болен и беден човек каква заштита би имал јас?“ Затоа он не го спиеше веќе оној понапрежен свој блажен сон. Он пушти глас дека е готов да го прати Јакима врзан во Цариград, ако тој (Јаким) не дојде митрополија да бара прошка.

Го најдов Јакима во неговиот дуќан необично блед и задуман.

— Зошто ти така, Јакиме?

— Ќе ме прати врзан.

— Јас не те праќам. Ако те повикаат на уќумат[1] и ти го побараат словото, да го дадеш моето а не твоето. Јас нејќам да гинеш ти за мене, но јас — за тебе. Јас сум слободен, а ти си фамилист[2].

— Кога гинеш ти за мене, и јас ќе гинам за тебе.

Навистина Јакима го повикаа да го претстави своето слово на уќумат. Он не прими да го претстави моето, но своето. Содржината му беше: Христовите укори против фарисеите. Аазите[3], место да го опоменат Јакима, како што се надеваше митрополитот, го пофалија и го префрлија неговиот ваизлак[4]:

— Аферим бе, Јаким! Оџак гене оџактир[5].

Од овие зборови се ободривме. Правителството им помагаше на слабите против силните. Во очите на најглупавите се јави бессилието Мелетиево.

— Му падна каукот[6], — викаа радосните граѓани.

Сега веќе народниот дух беше развиен и по околијата. Бесплатно пишувавме стотини молби против Мелетија заради разни негови злоупотреби. За општите махзари[7] против него мухтарските[8] печати се собираа најлесно. Он велеше:

— Лири сум собрал цел куп. Тие се ваши, и против вашите глави ќе ги фрлам.

---

1) *Уќумат* (тур.) — зградата на турската околиска власт.

2) *Фамилист* (од лат.) — фамилијарен, семеен човек.

3) *Аази* (тур.) — членови на општински и др. совети.

4) *Ваизлак* (тур.) — проповед, начитаност.

5) *Оџак гене оџактир* (тур.) — Браво, бе Јакиме! Огниште и пак огниште, т.е. сѐ од татковината и за татковината.

6) *Каук* (тур.) — дервишка капа.

7) *Махзари* (тур.) — молби, петиции.

8) *Мухтар* (тур.) — кмет.

През маија 1868, арно ако паметам, ги поканив првенците дома.

— Сакате ли да го воведеме бугарскиот јазик во цркви и училишта?

— Сакаме.

— Ќе ми позволите ли проче[1] да одам во Цариград да се поучам на словенски.

— Позволено ти е.

Во Цариград се учев на словенски у г-н Ивана Најденов[2] (добар му час!) бесплатно.

Досега можев да бидам краток; му се срдев дури на своето перо што не пишува побрзо. Отсега краткоста е невозможна: ќе раскажувам страдања.

*

* *

Во почетокот на ноември ја 1868 се вратив од Цариград и незабавно го воведов бугарскиот јазик во цркви и училишта. Тоа никако не му се допаѓаше на Мелетија. Какви он навети[3] скова против мене, ќе покажат фактите.

Ноќта на 26 спроти 27 истиот ноември ја бев се задлабочил во слаткиот сон на оној што совесно си ја извршил дневната должност. Штом сончевите зраци фатија да бијат в очи, се разбудив и им свикав на домашните да ми полеат вода за миење . . . Ни глас ни одговор (офицерите не му допуштаа никому да мрдне, нито да одговори). Уште ѝ се чудев на оваа необична појава, кога центурионот[4] Џемаил-аа влезе тихо во мојата соба.

1) *Проче* (според рус.) — овде: значи.

2) *Иван Најденов* — бугарски учител и публицист во Цариград (род. во 1834 г.).

3) *Навет* според рус. наветить — (клевети, шири подозренија) — клевета.

4) *Центурион* (лат.) — началник на сто души.

— Денеска ти добро не си се прекрстил, — и во еден миг многу жандарми се бувнаа во куќата, отворија лавици и дрешници, и разбија ковчези. Неколцина се качија и на таванот и бораеа по сите агли од куќата. Меѓу таа навалица го забележав лицето на Христодула Владиков (брат на Стефана), којшто прусаше[1] по куќата со необична брзина. Неговото присуство многу ме ужаси. Затоа му реков на центурионот:

— Од ового емниет[2] немам. Донеси уште сто жандарми, ако ме знаеш за лош човек, но овому повели да си иде.

— Тој ми треба за писар.

— Повели да дојдат тука азите и мухтарот маалски и тие ќе послужат во сè што е потребно. Нели е таков канонот[3]?

— Евет! Иљаким[4] така ми е повелано.

— Тоа е неправо и јас протестирам.

— Во Арнаутлук француски не знаеме.

— Во Стамбол знаат.

— Не брбори да не јадеш ќотек, и врви пред мене.

Брзо се облеков во своите патни дреи и, на излегување од својата соба, фрлив еден поглед во другата соба, каде што мајка лежеше болна од стомакот: усните ѝ беа воспалено потечени. Непознат офицер во великолепна униформа седеше при нејзината перница и често ги повторуваше утешните зборови: „Нема ништо", и ги даруваше со пари маловозрасните дечиња од брата ми, што пиштеа писком ѕиркајќи се во расплаканата своја мајка.

Побарав и добив позволение да ја поутешам мајка си. Влегов во собата нејзина, ѝ бакнав десница и реков:

---

1) *Пруса* — оди ситно-ситно.

2) *Емниет* (тур.) — сигурност, надеж, доверба.

3) *Канон* (грч.) — правило, пропис, наредба.

4) *Евет! Иљаким...* (тур.) — Да! Но...

— Мајко, не бој се. Тако ми св. Климента за малку време ќе се видиме. Никому зло не сум сторил. Чисто небо од светкавици не се бои. Тоа се Владикови клевети што Бог ќе ги распрсне како дим. Бог и со здравице ќе ми те дари. Не ти велам збогум ами довидување.

Стана постариот офицер и додека мајка изговараше некои непознати зборови, се наредија жандармите. Мене и брата ми нè поставија посред ополчението. Нè одведоа на уќумат и нé кладоа в затвор. Ужас нé обзеде кога ги видовме таму и двете свои внучиња (сестричи[1]). Тие се расплакаа и постариот (одвај петнаесетгодишен) ми рече:

— Вујчо! Каква е оваа беда?

Очајанието дава сила и јас се потрудив да им вдохнам на сите повеќе мажество отколку сам во себе усеќавав.

— Бидете ми спокојни, реков. — Никому зло не сме сториле. Но каква е оваа смрдеа? Верувајте Бога, јас не се бојам од судот, но од смрдеата.

— Само еднаш дента нè вадат надвор, одговори еден старец. — Втори и трети пат ако имаме нужда, тука треба да . . . како говеда.

— А ти, татко, за оштo тука?

— Не сум само јас. Гледаш, тука се сите мажи од село Велестово. Ние сме триесет и петина. Има две недели што лежиме овдека, зашто сме им дале леб на нам непознати луѓе.

— Бог да ве ослободи.

— А ти, Кичеец[2], зошто си ти обвиен со вериги?

— Ме набедија оти сум си го убил соседот.

— Колку и да се погрчуваш, знам дека не си убиец. Но камо ти ги Грците, сесилните твои Грци да ти помогнат? Камо ти го Мелетија, префалени-

---

1) *Сестрич* — зборот е од Прличева.

2) *Кичеец* — презиме на охриѓаните; затоа е напишано со голема почетна буква.

от твој владика, тој божји човек што има стројна става и танки прсти, лепо што благословува и како биљбиљ[1] Богу пее? Мала ли сила има он пред уќуматот? Не може ли он да ти ги скрши веригите?

— И ти утре ќе носиш вериги.

— Од каде го знаеш тоа?

— Јас знам.

— Верувам. Туку не е чудно да носат вериги непријателите, но пријателите Мелетиеви . . .

Малку потоа еден жандарм[2], низ еден отвор нарочно направен на таванот, спушти голема стакленица полна со ракија и викна:

— Прличе!

Станав и ја зедов.

— Од кого ти е тој дар?

— Од Филе.

— Благодарам. Бог да не допушти да му го враќам. (Бог не ја почу молитвата моја: денес Н. Филев гние во битолската темница).

Не мина пет минути и ете темничната врата се отвори и, заедно со пресниот воздух, влезе љубезниот на музите певец и учител Н. Филев (добар му час!).

— Бидете ми мажи, — рече он и постави пред нас трпеза полна со јадење достаточни да наситат сто души.

— Пред Бога да ти се најде, — извикаа затворниците.

— Еве ја за тебе, ми рече он, љубимата твоја рибна чорба охридска; сѐ друго дарувај кому што сакаш, на благи и на зли.

— Тука зли нема. Но, каква беда нѐ постигна, Науме!

— Молкни! Темницата е место прилично за мажи! Си видел ли жена в темница!

---

1) *Биљбиљ* (тур.) — славеј.

2) *Жандарм* — Прличев редовно го употребува турскиот облик (еден) *жандарма.*

— Биди ми благословен!

— Знаеш ли дека машко и женско трча кон св. Климентовиот храм? Знаеш ли колку свеќи горат пред св. Климента за вашето спасение?

— Благодарам, — реков и се прекрстив.

— Знаеш ли колку лесно сега се собираат помошти? Најсиромајот дава. — Но — о чудо! — чорбаџиите не даваат.

— Оставете ги. Но како? . . . таа стакленица . . . овде не е позволено да се пие.

— Со мал подарок се пропушти.

— А Коче?

— Он стои надвор и плаче.

— Да не плаче: со мал подарок спасени ќе бидеме.

Жандармот, што чекаше зад врата, викна „Кефает"[1] и го прекрати разговорот.

— До видување, — рече Н. Филев и излезе.

Жандармот ја заклучи вратата.

— Нà, татко, — му реков на старецот, — пред да ручаме, помолитви и напиј се. Бог ја слуша молитвата на страдалците.

И му ја подадов стакленицата. Тој ја зеде и помолитви:

— Св. Климент златен да му платит секому според работите (амин), да нè крепит во верата (амин), да и извишит куќите на милостивите граждани што нè најале и напоиле (амин), да и множит и славит (амин), да и чуват и вардит од зло нивните чеда, внуци и превнуци (амин).

При овие зборови влакната ми се наежавија како четина, како да молитвеше некој светец или просветен свештеноначалник проникнат од Св. Духа.

Он ми рече: „Даскале, благослови", отпи и ми ја даде стакленицата (бев од неговата десна страна).

Ја зедов и помолитвив:

---

1) *Кефает* (тур.) — доста, доволно.

— Господин Бог да нè чуват од зло (амин), да не забораpermalink и да не забавјат (амин), да ни дадит сила да ги поднесеме теглилата свои (амин), час побрго да нè спасит нас и браќа наши (амин). Св. Климент да и поднесит молитвите на старецот пред Божјиот престол (амин).

Стаклелницата од рака в рака се пронесе низ сите затворници, кои молитвеа типично:

— Како што молитвевте, да бидит.

Кога дојде редот на Кичеецот (он беше на левата страна од старецот), он громко проговори:

— Богородица да дадит сила на цара и везира, на наши, аги, бегови и владици.

— Да ти уста капне, Кичеецу, — рече старецот. — Твојата молитва е или многу умна или многу лицемерна.

— Што да чинам јас, сиромав, — прошепна он, — и ѕидовите имаат уши.

— Ако чуе Турчинот или владиката дека молитвиш за нив, ќе ти се благодарни?

— Не!

— И така ти си лицемер; на тебе вера немам.

— Да се помолиме Богу, браќа! — реков и станав, гологлав. Сите истото го сторија освен Кичеецот. Го изреков „Отче наш", после ги наредив затворниците на две чети и ѝ ги поделив на другата чета половината јадења. Сите се прекрстивме и седнавме.

— Јас не можев да станам, — рече Кичеецот. — Прангите ми тежат.

— Не ти тежат прангите[1], — рече старецот, — но ти тежит ѓаволот.

Поручек се разговаравме со оној беседен жар што ги карактеризира страдалците. Би сум составил повеќе од еден том, ако би ги запишал сите разговори; но многузборливоста е страшна и омразна. Старецот особено прикажуваше така живо

---

1) *Пранги* (итал. branga) — робијашки окови.

сè што беше чул и видел, што очите на сите кон него беа управени. Меѓу друго, он ме запраша:

— Даскале, син да ми си, каква е онаа молитва што ја казавте?

И јас му ја истолкував Господната молитва.

— Мили Боже ми се чинит оти тоа е наш бугарски јазик.

— Не! — му реков јас, за да не влегувам вс долги разјаснувања, — тоа е руски јазик.

— Сполај ми ти, Господи, колку сме биле близу! А попон наш што ми мрморит не можам ништо да разберам.

После он му прошепна нешто на еден млад исполин од своите соселани, којшто по неколку минути се исправи пред Кичеецот и му рече:

— Стани и седи во оној кат, или ќе те удавам.

Кичеецот стана смајан и безодветен. Катот што му беше посочен беше истиот оној каде што затворниците, во време на нужда, ја испуштаа својата танка вода. Запламенија очите на велестовецот: он ги тури рацете околу врат Кичеецу. Кога виде Кичеецов оти ова не е на шега, стана и седна на посоченото нему место.

— Тука седи, — рече исполинот, — и уста да не отвориш. Тука јас сум ага, бег, цар, везир.

Квечерум, четиринаесет садови полни — кои со вино, кои со ракија — се спуштија низ отворот. Јадењата принесени нам од христијанската милост беа толку изобилни, што и жандармите и фамилиите нивни јадоа и се наситија. Кога се исправив да го речам „Јадјат убозии“, и Кичеецот, како сите, се исправи.

— Види колку пргаво стана! — се чу еден глас.

— Стап, стап на завеаните глави! — рече старецот.

Јадевме и пиевме до насита, а истовремено и жарко се разговаравме. Кичеецот уста не отвораше. По кратка молитва легнав и веднаш заспав. Кога се разбудив, ги најдов сите разбудени. Меѓу

благословените наши земјоделци, многу ретки се оние што го употребуваат тутунот. Сите се разговараа, а Кичеецот цигара пушеше.

— Ти се молам, — му рече он на старецот, — позволи ми да проговорам.

— Да се вид невидиш заедно со своите владици и везири, — рече старецот. — Ти молитвиш за разбојници што го крадат царското азно, го бесчестат царот, го разрушуваат царството и го стрижат и молзат стадото до крви.

— Ја ти реков да молчиш, — додаде исполинот.

— Немојте, христијани, — реков. — Сите сме браќа, сите страдалци. Верувате ли дека тој човек е убиец? — Не, он е три пати на питка[1] подвргнат[2] и ја докажал својата невиност. Дури и убиецот е познат — он но е Турчин, а Турчин в темница не влегува освен кога згрешил против Турчина. Но и ако да е сигурно убиец, треба повеќе да го сожалиме. Исус Христос се грижи повеќе за еден грешник одошто за деведесет и девет праведници. Тој човек, меѓу сите нас, е најдостоен за сожаление: во сиот свој живот он им ласкал на големци. Сè попусто! Каде се неговите патрони[3] да му помогнат?

— Да ти ја имам молитвата, — рече старецот. — Позволено му е да говорит.

Почна Кичеецот:

— Даскале, цела ноќ не сум спал. Жеден сум за разговор. Кори ме, пцуј ме, но зборувај ми. Како ти цела ноќ длабоко спиеш во неискажаното зло што нè нашло? Додека си тука, кажи ми нешто. Денеска е црниот ден: ќе те најде мојата судбина, ќе бидеш одведен во Дебар.

---

1) *Питка* (рус.) — (полиц.) распит придружен со мачења.

2) *Подвргнат* — зборот е од Прличева.

3) *Патрон* (лат.) — закрилник.

— Опитај[1] си ја совеста, брате, да не си згрешил во нешто. Бесонието е чедо на гревот. Праведникот секојпат лесно спие.

Не бев го завршил уште последниот збор, и од собата на жандармите, што беше над нас, се чу ждрингање на вериги и глас: „Глигор Ставре и Ѓорѓи Наум, гответе се за на пат“.

— Оф, јас сиромав! — извика старецот. — Како не ми е можно да гинам за тебе, синко!

Брзо се приготвивме и се прегрнавме со сите затворници. По малку ја отворија вратата од темницата и нè поведоа мене и брата ми и двете мои внучиња пред кајмакамот[2] Арнаутин од Епир, од племето на Тоските, племе најфанатично за грцизмот. До него беа покојните наши првенци: Тасе (Атанас) Зарче, Христодул Владиков, Наум Стружанче[3] и Антонаки, внук Мелетиев. Син му (на кајмакамот) ме заплука.

— Каква е мојата вина? Кој е мојот обвинител?

— Не знам, — рече кајмакамот на грчки, — која е твојата вина и кој е обвинителот твој. Просто заповед имам од мутесарифот да те пратам во Дебар.

— Зошто син ти плукна на мене?

— Тоа е прегрешение за кое ќе го казнам.

— Благодарам. А вие, господа, знаејќи дека поштено сум живеел и чесно сум ви служел, кажете еден благ збор за мене.

— Ние не сме дауџии[4], — рече А. Зарчев.

---

1) *Опита* (дијал.) — праша.

2) *Кајмакам* (тур.) — управител на околија. Турската административна поделба била ваква: *вилает* (област) на чело со *валија, санџак* (округ) на чело со *мутесариф, кааза* (околија) на чело со *кајмакам, нахија* (подоколија) на чело со *наиб* или *мудур*.

3) *Наум Стружанче* — истакнат гркоман.

4) *Дауџија* (тур.) — обвинител.

— Не реков дека сте дауџии, но ве молев да бидете риџаџии[1] за мене.

— Што ти требаше, — рече А. Зарчев, — да го воведеш в Охрид бугарскиот јазик? Не ти се бендисуваше ли елинскиот, преку кој си се просветил?

— Што ти требаше да се мешаш во политички работи? — рече Х. Владиков.

— Што ти требаше да викаш против владиката? — рече Н. Стружанче.

Антонаки не прозборе ништо, за да не се јави дека ужасната мрежа беше сплетена во митрополијата.

— Но, ако јас, како што велите, просветениот, сум виновен, што ви прават овие три прости душици? Што имате против нив? Очигледно е дека вие сакате да сотрете наполно две цели фамилии ради божемната моја вина дека сум го вовел во Охрид бугарскиот јазик, кога сам султанот ми позволил да го преподавам.

Молчење длабоко.

Ненадејно се јави во салата мојата стара мајка, којашто дотога не можеше никако да простапи[2]. Две жени ја крепеа за мишки. Таа прошепоти слабогласно неколку умолителни зборови. Милата! Таа не знаеше дека у гладни фанатици милост нема. Кајмакамот заповеда да ја одведат.

— Тако ти душа, мајко, — ѝ реков, — оди си дома и не бој се: не ќе ме заколат, не ќе ме обесат. Луѓето што ги гледаш пред себе се толку умни и самопожртвувани, што никогаш не ја вршат својата волја, секогаш туѓата. Уќуматот таквија почита, зашто таквија му се нужни.

— Итро си проговорил, — рече А. Зарче, — инаку имав да те закопчам добро.

---

1) *Риџаџија* (тур.) — оној што моли (за друг), молител. *Риџа* — молба.

2) *Простапи* — веројатно збор образуван од Прличева по углед на *прооди*.

— Престапив ли некако?

— Не никако!

— Протестирам против тебе, г-не Зарче! Ти не ме гониш за друго освен затоа што сега ти е невозможно да го викаш велегласно по црквите грчкото „Πιστεύω[1] што си го изустил без да го разбираш. Како што ме љубел така и сега би ме љубел, ако можеше да го изустиш бугарското „Вјерују". — Протестирам против тебе, г-не Владиков! Сум просветил две твои деца, а ти ме гониш, зашто отворено сум ти велел дека ти како и твоите другари сте поткупени од владиката. — Полесен е мојот протест против тебе, г-не Н. Стружанче! Ти ме годиш, зашто од парите свои дадени Мелетију нема да земеш ни лихва ни капитал. Од гонет калуѓер што можеш да земеш? — Протестирам против Мелетија, којшто како што ги уби моите учители така сака и мене да ме убие. — Протестирам против мутесарифинот, зашто ме кани во Дебар, без да јави кој ми е обвинител. — Протестирам и против тебе, славни господине, зашто ме плукаш без да знаеш каква е мојата вина.

— Остави го бугарскиот јазик, — рече кајмакамот, — сега те ослободувам.

— Подобро смрт.

Веднаш, по заповед на кајмакамот, нè одведоа на пространиот мегдан пред уќуматот, каде што се беше стекло множество народ. Таму, за зла чест, беше се запрела и мајка ми или од слабост, или за да го види исходот на делото, или за да се поутеши од народното сочувствие спрема нас. Таму мене и на мојот постар внук Георгија Пармагов ни кладоа вериги на десните нозе пред очите на мајка ми, а брата ми и мојот помлад внук го ослободија.

„Слава Богу, — си реков во себе, — нема да гине домот. Тоа е едно од обичните османски великодушија".

---

1) *Пистево* (грч.) — верувам, црксл. вјерују.

Мајка ми нѐ повика и, целивајќи ме, „Биди ми јунак“ ми рече, — „ако ли не, јас ќе умрам од тага. Четири сирачиња маленки ми останавте од татка си; ти дури и не го помниш, ти беше шестмесечно младенче — седаче. Ве изранив со јуначко земјоделие и туѓоработништво. Не бој се! Пред св. Климента горат безбројни кандила. Ако ми се уплашиш, арам да ти е моето млеко“.

Многу ме восхити великодушението на мојата полумртва мајка, и весело ѝ одговорив:

— Тако ми св. Атанаса што го славиме, нема да те натажам. Како досега така и отсега ќе бидам достоен твој син. Многу сум весел дека Иван и Климе се ослободија. — Реков и ѝ целивав десница; така и внук ми . . .

Народните солзи течеа изобилни.

Се качивме на назначените за нас мршави товарни коњи и тргнавме. Димитрија Пармагов, кога виде дека има да минеме низ чаршија, а има друг, покус пат, му предложи на Џемаиљаа три лири подарок, за да нѐ спроведе по кусиот. Не беше можно: „Така ми е заповедано“, — рече он. Тогаш узнавме дека намерата на митрополитот била да ја покаже својата сила, да ја уплаши нашата партија со примерната казна. (Навистина на Спиридонов ден, кога он служеше, многу плашливци што порано не го припознаваа дојдоа в црква заедно со фамилиите убаво наконтени да му ги видат лепите дреи, да го чујат грчкиот славеј и да му целиваат десница).

Од минута на минута се множеа испраќачите. Старци се забележуваа во младината и жени во мажите. Каде што минавме, по сите врати и прозорци се гледаа насолзени лица: татковината секогаш прекумерно накажува и прекумерно љуби.

— Не плачете за него: тој не ести за плачење. Плачете за себе, — рече еден жандарм. Како кусоглед, не можев да го разликувам (он не беше блиску: повеќе од 60 жандарми го чинеа конвојот, како да го бевме ужасиле светот со сво-

ите злосторства). Се чудев оти неколку зрна философија се нашле во мозокот на еден жандарм.

Ангелина Филева, како да ми беше сестра, плесна со раце кога миневме пред нејзиниот дом и ѝ рече на жандармеријата:

— Што е тоа од вас? Какво зло сте виделе у даскалот? Зошто не ги ловите злодејците од кои и дрво и камен плаче? Но вие сте јунаци само за кокошки клање и чесни луѓе ловење.

— Ти не си била за плачење, — рече истиот жандарм, — но подобро да молчиш. Ние не го уловивме но други.

*

* *

... Да се вратиме пет години назад (1863). Моето враќање од Атина беше уште пресно и учителствував на грчки јазик.

Еден ден влезе во училиштето еден висок човек со сини очи, руси коси и скинати дреи, еден од оние сираци Словени на кои, ако не татко им, тогаш дедо им бил христијанин и кои се потурчиле за да се откинат од албанските грабежи.

— Добро утро, даскале, рече он.

— Дал ти Бог добро.

— Го чув името твое и дојдов да те видам.

— Благодарам.

— Јас со допитвење сум го изучил и нашиот и вашиот закон. Кога сум бил во недоумение од некој збор во Коранот, сум идел овде да опитам некого од ефендиите[1]. Ако не најдев тука човек да ми го разреши недоумението, сум трчал во Битола или дури до Солун, пеш, по најлутиот студ или горештина. Јас сум имам во селото мое. Јас ги определувам часовите на молитвата со интифа[2]. — И истовремено вади од пазува една интифа за да каже оти ја знае нејзината употреба. После

1) *Ефендија* (тур.) — господин, господар.

2) *Интифа* (тур.) — овде: прирачна книга, прирачник.

вади кратка ракописна географија и ја чита. Уште ми звучат во ушите зборовите: Португалија, Лисабон.

— Овде Турците, — му реков, — не ја сакаат географијата, нито се учат на неа, дека била противна на Коранот.

— Јас сакам да знам, — рече он, — во знаењето нема ни грев ни срам. Имам еден син: сам сум го учил. Тој знае добро да чита и пишува, но ја нема мојата севда[1] (ученољубие). Страв ми ести да не тој не ести мој син, да не ести копил (незаконен). Некој ден ќе го измолкнам јатаганот и ќе му ја пресечам главата.

„Редок човек", — си реков во себе. — Знаете ли есап (сметање)?

— Знам, но сум дошол да ве молам да ме приучите малку. Тука нема ниеден ефендија да знае.

— Пеки![2]

И кога видов дека он ги знае добро 4-те дејствија, му го предадов површно простото тројно правило, што тој го сомле накратко со чудесно бистроумие.

— Кога сакаш, ела при мене.

— Да ми си жив!

И тој идеше додека ги изучи сите тројни правила.

Еден ден му поставив една алгебарска задача. Он со просто размислување ја реши.

— Ете таквија луѓе, — извикав јас, — треба да бидат паши и сатразами[3]; таквија луѓе царот да бара дење со свеќа.

— А јас служам, — рече тој, — и како имам, и како учител речиси за никаква плата. Срам ми ести да ти кажам што земам.

Така ми рече и се растанавме[4] . . .

---

1) *Севда* (тур.) — љубов.

2) *Пеки* (тур.) — мошне добро.

3) *Сатразам* (тур.) — велики везир, министер.

4) *Растане* (се) — зборов е од Прличева.

Сега тој се прилепи до мојот коњ, му ја кладе раката на заднината и рече:

— Убаво нешто ести да прави човек добро.

— Да, дури и на своите душмани.

— Ме познаваш ли?

— Болни ми се очите. Од гласот те познавам малку, а од дреите никако.

— Јас сум Емин, матскиот имам, твој ученик.

— Ти ли! Ти ли! Ти сега жандарм!

— Дури бев учител, гладував; станав жандарм, поарно си ја прехранувам фамилијата.

— Припознаваш ли малку милост кон мене?

— Беса бес (вера и клетва), душава моја — курбан[1] за тебе.

* * *

Кога стапивме во чаршијата, брат ми ми врачи неколку лири и ми рече:

— На Христо Чудо да ги повериш.

Сограѓаните со солзи на очи ми набутаа во дисагите кој леб, кој пари. Џебовите ми се наполнија со сребро: најсиромасите покажуваа штедрост. О срам! Богаташите, оние богаташи што ги сметавме за столбови на својата партија, нито се јавија.

Сум чул еден учител што велеше дека евангелската пресуда против богатите е неправедлива. Ако тога можев да расудувам, би му одговорил:

— Учителе! Кои му служат Мамону и му се поклањаат на среброто како на Бога, тие, и само тие, бидуваат богати, а следователно и осудени; благородниот, штедриот, великодушниот човек, ако и да си ги остава милостините по смртта своја, не влегува во геенатa[1]: не бој се за него; но он нито може да биде пребогат, зашто тој ги сеќава оддалеку издишките на бедните.

---

1) *Курбан* (тур.) — жртва давање.

2) *Геена* (грч.) — пекол, ад.

Кога го видов на житни пазар народот ужасен и духом опаднат, зедов да јадам ладнокрвно едно од подадените ми јаболка, за да им покажам на пријатели и непријатели дека немам причина да се бојам!

— Ете, се помери (полуде), сиромајот, — рече еден глупец, и тој збор од уста в уста се пронесе како молнија по долгата чаршија. И така лекот употребен нарочно за да го намали народното очајание послужи за да го преумножи. Паниката е способна да ги омалодуши најбестрашните.

После, кај што минавме, сретнавме луѓе вдрвени од ужас и жалост; прилегаа повеќе на статуи одошто на луѓе. Ретки беа оние што се осмелуваа да ме фатат за рака или да кажат: „Господ да те куртулисат". Мнозина ми принесуваа пари.

— Немој, брате! Пари имам премногу; немам веќе кај да ги ставам.

— Клета му мајка! Мутлак[1] е померен.

Кога ја измеривме со бавни чекори охридската чаршија (оти коњите не ни беа парадни), бројот на придружниците постепено се намалуваше и само десетина од учениците ме испратија уште за еден час надвор од градот.

— Вратете се, мили мои чеда! Силен е Господ, а јас сум невин. Нема да пострадам.

— Ќе ти испратиме до анот.

— Не ви позволувам.

Ми ја оросија раката со солзи и се вратија.

— Чуеш ли? — ми шепна Емин.

— Чујам.

— Ич не бој се: со пари те поткова владиката и со пари ќе куртулисаш. Денес секаде и убијците со пари куртулисуваат.

— Сѐ разбрав. Кажи ми нешто за владиката.

— Го гледаш ли коњон?

---

1) *Мутлак* (тур.) — бездруго, навистина, сигурно.

— Го гледам.

— Тој е натоварен со свитје (сукна[1]) и разни други дарови пратени од владиката мутесарифину. Оттука познавам дека си просто наклеветен и се радувам. Мутесарифинот е умен и кроток човек. Тој ќе ги лапне рушветите владикови и пак ќе те пушти.

— Амин.

— А оној, коњон понадесно, е натоварен со книгите твои.

— Што ќе прават со нив?

— Ќе ги прегледаат.

— Нека! Но ти се молам да ми ги чуваш како окото.

— Немај брига[2].

— Беше ли ти дома ми кога бе бастисаа[3]?

— Не. Мие ја бастисавме овоговата куќа (и ми го посочи внука ми).

— Каков таксират[4]?

— Според Владиковата давија[5] ние се надевавме да најдеме у вас пушки, ножеви и барут, а ништо не најдовме: Не бојте се во книгите, и ако да се најде некоја лошава, тоа не ести за зијан (штета).

— Нема ниедна книга лошава во моите.

— Така, да ми си жив. Срам за царството да мачи чесни луѓе!

— Но зошто толку жандарми, што јас нито ги познавам.

— Повеќето се од Дебар.

— Не стигаа ли охридските?

— Е ај помисли малку: вие во Дебар сте наклеветени како асии[6] (бунтовници).

---

1) *Сукно* — зборот е од Прличева.

2) *Брига* (дијал.) — грижа. Се бригне — се грижи.

3) *Бастиса* (тур.) — претресе.

4) *Таксират* (тур.) — несреќа, зло.

5) *Давија* (тур.) — тужба.

6) *Асии* (тур.) — бунтовници.

Морници ми го пројдоа телото.

Ми тежеше среброто. Истата вечер, во спањето, можеше да ми го одземе некој од многубројните жандарми што ме окружуваа. Се решив да му го дам на Емина. Навистина, меѓу сите жандарми немаше ниеден да ме сака повеќе од Емина.

— Емин ефенди!

— Бујур[1]!

— Во Дебар ние ќе бидеме в темница и ќе имаме многу нужди. Те молам да нѐ погледнуваш понекогаш да ни носиш лебец, да кажуваш по некој благ збор за нас.

— Тоа ќе го сторам ја, и да не ми се молиш. Само брига немајте.

— Не ли е подобро, Емине, парите да стојат у тебе одошто у мене?

— Дај, дај! На Емина му ги даваш. Имаш ли шамлија? (крпа).

— Многу.

— Дај!

Му дадов една крпа. Он ги врза две и две успоредните нејзини краишта. Брцнав во џебови и турив во крпата неколку грсти сребро. После му ги дадов и лирите.

— Овие пари се вакуф параси[2].

— Давај ги кај што треба, Емине, но не верувам да стигнат.

— Ќе престигнат.

Боже мој, колку лута беше зимата!

— Емине, вашиот амир[3] жив ли сака да ме носи во Дебар или мртов?

— Стај-фурулла[4]! Што зборуваш ти!

— Изѕемнав од студ. Види ми ги нозете.

---

1) *Бујур* (тур.) — повели.

2) *Вакуф* (и: вакаф) (тур.) — црковни имоти. *Вакуф параси* (тур.) — црковни пари, црковен фонд.

3) *Амир* (тур.) — началник, господар, заповедник.

4) *Стај-фурулла* (тур.) — прости боже, пази боже.

— Оуу! — извика Емин штом ми ги пипна нозете. — Постудени се од железо. Што да се прави?

— Да ми се позволи да врвам пеш.

— Ама прангите ќе те убијат.

— Ако, само да се стоплам малку.

— Чекај да посакам изин (позволение), — рече он, летна кон бимбашијата[1] му ја раскажа работата, доби позволение и се врати.

— Имаме изин, — рече он.

Слегов од коњ; такуѓере и внук ми.

— „Емин, — рече бимбашијата, — ако ти побегнат, вај халана (горко тебе)!"

— Ефендим! Јас со жртвување на животот сум кефил[2] за ового.

— „А за другиот?" — Тој ми е внук, — реков Емину.

— И за него, — рече Емин.

— „А што има во крпата?"

— Пари.

— „Многу пари треба да имаат овие асии".

— Ефендим! Тие нито се асии, нито пари имаат. Народот во среде чаршија им ги подари.

— „Од тие пари не си зел некакво исе (дел)?"

— Стај-фурулла! Па царски живот пари милостински не земам, ни другому дозволувам.

— „Аферим бе, Емин! Сени онбаши јапаџаам"[3]

— „Ефендим! Ако имаше правда на светов, јас ќе бев јузбашија[4], — рече и извади од моите дисаги неколку пешника и на местото нивно ја кладе крпата.

— Не се качуваш ли на коњов мој, Емине!

— Не, не сум уморен.

---

1) *Бимбашија* — раководител на илјада души; полковник.

2) *Кефил* (тур.) — гарант.

3) *Сени онбаши јапаџаам* (тур.) — ќе те направам десетар.

4) *Јузбашија* (тур.) — раководител на сто души.

— Ако беа сите Турци како тебе, цела Европа ќе трепереше од вас, како другпат.

— Китапот[1] наш вели дека 1.200 Турци, добри, чесни и богобојазливи, можат да ја поразат најсилната војска.

Кога го префрливме Дримскиот мост при село Д'бовјани:

— Се стопли ли малку? — запраша Емин.

— Да!

— Сега качете се на коњи да не ве убијат прангите.

Се качивме на коњите. По неколку минути сретнавме патници Турци, искачени на великолепни коњи.

— Во Дебар го почнавте ли рамазанот?

— Да.

— Кога?

— Денес.

Јузбашијата ја фрли својата цигара и сите жандарми го последуваа неговиот пример.

Стигнавме до Мерсимбеговиот ан. Беше мрак. Пристанавме во простран зимник, а бимбашијата со неколцина жандарми — на првиот кат. Жандармите изнаседнаа секој на местото што му прилега. Мене и внук ми нè ставија покрај огнот, можеби, за да нè чуваат подобро.

Но јас знам дека човекољубието блеснувало у многу Османлии кога у многу христијани немало ни зрно милости. Се почна оној жарки муабет, рамазански муабет. Леб имав многу. Извадив неколку пешника и им ги раздадов на жандармите. Ги прекршија. Водните честици во нив беа смрзнале и светеа.

Долг стана разговорот за зимата. Ги ставија пешниците покрај огнот за да се одмрзнат и ни принесоа по половина пешник мене и на внука ми. Не каснав ни трошка. Влијанието на огнот

---

1) *Китап* (тур.) — книга.

ни донесе сон. Од разговорот само тоа го забележав:

— Ако навистина овие луѓе биле противници на девлетот[1], нема да се спасат.

После заспав.

Во критичните дни на животот, и кога луѓето биле најмногу разволнувани, им се сниле сништа што јасно им претскажувале каква судба ги чека. Истото се случи и вечерта. Со своите телесни очи никогаш не сум видел толку јасно колку она што го видов таа вечер со душевните очи: ми се јави на соне еден кус човек, во пребела риза, белобрад, гологлав, ќелав. Гола сабја, светла како сонце, му блескаше во десницата. Мавна со неа и ја пресече главната алка од моите вериги. Тојчас се разбудив, од радости ли, или од живости на сновидението. Го разбудувам внука си. Никако нејќе да стане.

— Стани, стани, Георги, имам да те радувам.

Стана. Тога се обрнав кон Османлиите што празнуваа.

— Слушајте, ви се молам.

Се прекина муабетот. Сите молкнаа.

Нема ниеден народ по светов да го слуша, како Османлиите, со пристојно благоговение, она што го вели кој и да е, дури и најпростиот и најпрезрениот човек. Им го раскажав точно сновидението. Молчење длабоко и долго.

— Душа да немам, — се чу еден глас, — ако не ти паднат прангите, и тоа за скоро.

Тоа толкување беше утешно и затоа ми се виде природно, ако и да бев им се смеел дотогаш на сите раскажувачи и толкувачи на сништа.

Утредента, длабока зора, се готвиме за патување. Прангите ни ѕвонат во анскиот двор. Бимбашијата го слуша ѕвонот и им наредува на двајца жандарми да ни ги извадат прангите. Еден од

---

1) *Девлет* (тур.) — држава.

жандармите изрече една мрсна пцост и со низок и роптав глас рече по арнаутски:

— На ѓауринот да му се јави светец па да му ги извади прангите! Јас не му ги вадам. — И му одговори на бимбашијата:

— Овде шајки нема.

— Побарај по анот и ќе најдеш.

Арнаутинот попруса по анот, преправајќи се дека божем бара шајка и се врати.

— Ефендим, шајка нема.

— Ако нема тука, ќе одиш в село и ќе најдеш.

— Аман, ефендим! Селото е многу далеку!

— Пет часа далеку ќе одиш и ќе најдеш.

Шајката беше во џебот од жандармот. По неколку минути ја извади и ни ги отклучи прангите со ужасни роптаења.

Тргнавме по оние стрмнести сртови што се извишуваат над Дрим. Човек се вдрвува ако од таа височина фрли поглед на сините дримски струи. Патот прилега на козарска патека. Штом ќе го видиш, ќе заклучиш:

— Тука живеат ѕверови.

Да ги оставиме впечатоците што ми ги направи патувањето. Долго би било да се раскаже сè подробно.

Кога се приближивме до град Дебар, еден ѕероподобен жандарм: „Дај пари, — ми рече, — или инаку ќе ги натерам сите дебарски деца со камења да ве истепаат.

— Молчи, бе муртат[1]! — му рече Емин, и он молкна и си ја наведе главата.

## 20

Влеговме во Дебар.

Тој град со збогатените од грабежи жители и охолниот живот нивни, прилега на оаза среде Сахарската пустина. Таа оаза го впила во себе сиот сок на околијата. Таму е натрупано сето бо-

---

1) *Муртат* (тур.) — отстапник од верата.

гатство на христијанските градови и села, ближ-ни и далечни. Таму Арнаутката лежи на меко, пердувесто легло обиколено отсекаде со златоши-ти перници, додека чесниот Словенин се лишува од насушниот лебец, додека тој со потта на сво-ето лице го произведува за грабачот. Секогаш фалени и славни биле османските дипломати, но зошто тие не посакале ниеднаш да го накажат злодејскиот град Дебар, од кој султанското пра-вителство не добило никогаш ни редовна војска, ни најмалиот данок, и чиишто башибозлуци ја посрамиле државата пред целиот свет (зашто тие одат на бој не да се бијат за вера, но за да ја гра-бат стоката на мирни граѓани). Зошто нашите ми-нистри слушаат секидневно за дебарските злос-торства и се преправаат на глуви? Сакаат ли да го вразумат град Дебар? Со 5.000 солдати можат да го извршат тоа. Се лишуваат ли од пари? Но во Дебар ќе најдат неизбројни сокровишта што по секој закон се државни. Зошто тие го накажаа со отпуштање Кадри-паша, најспособниот свој служител, што успеа да ги улови сите главатари на дебарските злодејски чети и ги прати под кон-вој в Битола, и така ги натера дебраните да жи-веат мирно и да градат публични патишта како сите покорни поданици? Зошто тие ја исполнија буквално дебарската молба, и не само што Кадри-паша го накажаа со отпуштање, но и главатарите на дебарските разбојници ги ослободија и од пра-вењето патишта ја разрешија целата дебарска околија, на која жителите се вечни непријатели на мирот, на тишината, на правдата?

Но колку и да сакам одговор на тие прашања, должен сум да не отклонувам од својот предмет и да кажам нешто за дебарската темница. Бидеј-ќи им дотегнав досега на читателите со излишна говорливост, должен сум да им ги раскажам на-кратко ужасните настани што последуваа. Но

7*

колку и да бидам краток, ми треба уште доволно[1] мастило, зашто и материјата е изобилна.

Влеговме в к'шла (казарма). Исправен нè постави в коуш[2], — тесна, но долга и доста темна соба, каде што живееја жандармите. Боже мој, што ќе биде со мене? Предрасположен за нервни болести, силно раздразнителен, за притворство и ласкање неспособен, навикнат да говорам отворено, остро, неприветливо, како ќе се братимам со тие ѕвероподни суштества?

Г-н Христо Чудо (добар му час!), охридски кожувар што работеше во Дебар и многу затворници пригледувал, нè посети и ни донесе лебец и печено месо. Обата се расплакавме, со разлика што неговите солзи течеа од жал, а моите од радости, дека во Дебар најдов еден благодушен сотатковник, втор татко, на кого имав да се опирам.

О, великодушни христијани, родени и сами да бидете маченици и со мачениците да сочувствувате... Но нека ја оставиме поезијата.

По две минути г-н Димитраки Ефенди, аптекар на војската, дојде и ми донесе една крпа полна со јаболка.

— Добро ли си со здравјето?

— Носот ме боли.

— Да, имате оток, и тоа од лутата студ...

Откако си отидоа посетителите, жандармите ми одзедоа: еден табакерата, друг цигарлакот. Тие би ми ги однесле и дреите, ако можеа да го сторат тоа ненаказано.

Утредента ете ти го мојот неразделен во сите подвизи другар, г-н Јаким Сапунџиев. Во Атина кога ни еден од прежните пријатели и сотатковници нејќеше да ми каже „добро утро", само Јаким ми остана верен. Кога се видовме во Охрид, се созборувавме да го замениме владиката и јазикот грчки со бугарски.

Јаким ми рече по грчки:

---

1) *Доволно* — зборот е од Прличева.

2) *Коуш* (тур.) — темнична ќелија.

— Дојдов да те спасам или да гинам наедно со тебе.

— Немој, друже! Ти си фамилист!

— Кога јас го изреков против грцизмот јадовитото слово и гркоманите се готвеа да ме пратат врзан во Цариград, нели ти беше што ми рече: „Друже, не бој се!“ Нели ти беше што го препиша сето мое слово со своја рака и ми го врачи преписот и ми рече: „Каде и да одиш, носи го со тебе тоа писмо. Јас ќе гинам за тебе: ти фамилист, јас слободен.“ Нема никогаш да го заборавам тоа.

— Но место едного ќе гинеме двајца; а тоа не е разумно: остани барем ти да војуваш...

— Сè е решено! Ѝ реков на сопругата своја: „Одам на смрт: И ако родиш машко, да го крстиш Григор, зашто, ми се чини, Григор Прличев нема веќе да го видиме жив“.

— Јас не сум на твое мнение: несомнено ќе се спасиме.

— Амин.

— Не се надеваш ли ти на нашите силни заштитници, а особено на г-на Христа Паунчев?

— Бог да ги порази! Имено у тој Х. Паунчев со молење побарав коњ и му реков: „Г-не, Прличев гине! Дајте ми го коњот да одам в Дебар да му турам земја на очите“; а он ми одговори: „Страв ми е да не ми го познаат коњот в Дебар“, Ете ти ги нашите заштитници!

— Но ако у охридските првенци човекољубието е угаснато, тоа барем у народот го има и у овдешните велможи ќе го најдеме.

— Затоа и донесов множество летници достојни да ја красат Красовата[1] трпеза. Но памети го тоа дека ние, паднати во рацете на своите непријатели, не можеме да го најдеме у нив ни четвр-

---

1) *Крас* — најбогатиот човек во Римската империја (II век пред нашата ера). Со спекулации успеал да стане сопственик на голем дел од град Рим.

тиот дел од милоста што би ја покажале ние спрема нив ако би паднале тие во рацете наши.

— Во тоа уверен сум. Кога тројанскиот шпион Долон падна в раце Диомиду и топло му се молеше да го отпушти за скапоцен откуп, Диомид, ако и да му се беше ветил претходно дека нема да го убие, сурово му одговори: „Ако те отпуштам сега, утре ти пак лошо ќе им мислиш на Грците и ќе им штетиш со своето шпионство или со копјето свое“. Христијанскиот закон осудува такви жестокости. Фанариотот, меѓутоа, ако и да е лика Христова, го претпочита, како што и секојпат го претпочитал, елинскиот закон. Туку, долги разговори нам не ни се износни: иди, работај и не излагај се. А за мене ќе се грижи и Бог и светиите.

Јаким ми ја стисна раката.

— Збогум.

Малку по тоа дојде Емин и ми рече:

— На ти ги парите негибнати. Но не е арно да ги држиш кај себе. Кому да и предадам? Кој тука ти е верен?

Ти и Господ и Христо Чудо.

— Стига.

И Емин излезе со парите, народниот дар, и потем малку се врати.

— Му ги предадов, — рече, — на Чудо. Он ми ги даде и овие зрна суво грозје за лек.

И истовремено Емин отвори едно зрно, ги истреби семчињата и ми го кладе на носот.

По цели ноќи (през рамазанот Турците ноќе не спијат) Сапунџиев и Чудо бесони ги посетуваа познатите и влијателни аази и бегови, да ги смекнуваат, кого со молење, кого со скокотни ветувања, сите со летници. На дебарскиот владика Антима му ја ветија св. Климентовата митра[1] и му подарија 30 лири и скап кожув.

---

1) *Митра* (грч.) — владичка круна.

— Лирите не ги примам, — рекол он, — освен за да ги подарам каде што треба за спасение на славниот охридски поет!

Забележете, 1-во, дека Антим, како Албанец, и дури беше во Охрид, многупати покажа кон мене знакови на љубов (искрена или притворна, Бог знае) што во „'Ο 'Αρματωλός" бев пофалил неколку албански добродетели; 2-о, дека тој горешто сакаше да стане охридски митрополит.

Меѓутоа носот ужасно ми отече и болките беа нестрпими. Офкањата мои ли им дотегнаа на жандармите, или ги фати страв од зараза (имаше во темницата заразна болест), како и да е, тие ме изведоа од коушот и ме посадија во темницата на катилите (злодејците), многу полоша од охридската. Смрдеата беше несносна; погледот на моите нови другари — ѕверски грозен. Собата беше доста тесна и — о проклета дивост! — со камење послана. Мангали со недогорени јаглења ги кусеа дните на затворниците, што се натпреваруваа кој од кого повеќе да се доближи до мангалот.

„Боже мој, — си шепнав, — како ќе живеам овде! Поарно смрт!"

Еден Циганин ме пречека и рече:

— Јас тука сум чауш, јас му го определувам секому местото. Кажи зошто си осуден.

— Отепав десет владици.

— Оооух! Седи овде до мене. — И ми подаде кафе. Веднаш на кожувот ми падна гадинка.

— Гледај, — ми рече Циганинот, — над нас живеат низами (војници) од нас многу понечисти: отаде сеедно паѓаат овие...

— Ако! И ние ќе им праќаме по некоја. — И се засмеаја злодејците.

Јас не се смеев: болките секоја минута стануваа сè полути. Кога усетив дека воздухот ни е отровен, се обѕрнав и видов дека само низ една триаголна дупка отворена на темничната врата добивавме воздух, светлина и храна. Лебовите,

дури за да се провлечат низ неа, требаше да се скршат; не толку заради што беше тесна, колку за да узнае стражарот да не нешто се крие во нив. Страсно офкав од болки и тага што ме разделија од моето внуче, кога г. Х. Топеничар ме посети и ми подари долг шал (зимата беше прелута). Што ми рече он, не разбрав, зашто засвири воената музика.

— Слава Богу, — рече Циганинот, — дојде време да се прошетаме. Ти, Сефедин, ќе го изнесеш денес ќупот надвор. — (Во едно катче во темницата имаше ќуп, каде што затворниците со скотско шуртење ја испуштаа танката вода). Сефедин послуша. Горко на тврдоглавите што би дрзнале да бидат Циганину непослушни. Едного непослушника он го удри по глава со стомна и в миг го уби.

Кога престана музиката, ни ја отворија темничната врата, за да се порашетаме или, поточно, да ги задоволиме неизбежните физиолошки нужди, што би го натерале најгорделивиот човек да наведе чело и да се смири, ако би имал он најмалечка честица од разум.

По неколку минути еве го Х. Чудо пред мене.

— Не бој се! — рече он.

— Тој твој збор е балсам што ми ги услади сите мои болки и таги.

— Те боли ли носот?

— Ужасно.

— Ако е можно, да го видам.

— Повели.

Тој го извади наложеното црно и рече:

— Слава Богу, раната узреа и ќе те избавам од гнојот што те мачи. — И истовремено ми го стисна носот и материја протече изобилно.

— А бе татко! Јас сега како повтор роден. Ме лекувале дваесет атински доктори, но имам повеќе вера на христијанството твое одошто на науката нивна.

— Утре ќе биде поарно, задутре уште поарно.

— Амин.

— Има уште.

— Благослови.

— Со Бога и со пријатели ќе ве спасам од темница.

— Амин! — И му целивав десница.

— Со Јакима ги посетивме сите аази. Сите ни се благосклони.

— Пречи ли Антим?

— Не бој се! Јас одговарам за него.

Како што се разговаравме, внук ми пристапи кон нас со сложени раце.

— Како си, вујчо?

— Многу подобро. Ете го вториот наш татко, којшто ден и ноќ се труди за нас. Целивај му десница.

Момчето целива десница г-ну Чудову. После и мене.

— Ако те гледам така болен, јас ќе умрам од жал.

— Трпение, Георги! Нека пострадаме малку. Сам Христос страдал за народ.

— Нема да страдате за многу, — рече Чудо. — Тако ми св. Климента, ќе се спасите.

— Да му ја имам милоста. И на соне ми се јави он.

— Нема да ве заборави он ни Вас, ни Вашите непријатели. Пари имам, и Емин ми донесе многу, и народот ќе придаде многукратно. Што сакате да вечерате? Имам да Ве хранам со баклави. Болен и патник да не пости, вели законот.

Нè затворија во темницата. Циганинот почна да брои пари.

— Од каде толку пари у Циганинов? — го прашав некогоси Трифона, што ја беше убил жена си, очајана курва.

— Не знаеш ли? Тој ги граби сред чаршија и после си ги дели со Адем-аа.

— Како тоа?

— Он е толку искусен во занаетот, што не можеш да се сетиш кога те украднува.

— Ќе дојде ден и за него... но каква казна потешка и од нашата?

— Сакаш ли да ти раскажам подробно за делата на секој затворник?

— Крајно ќе ме благодариш; овие пусти ноќи, предолги, бескрајни. Има време за сон, има и за разговор. Разговорот е радост на несреќните. Тежина е многуто сон; а притоа нито можеме да спиеме.

Трифон почна да ми раскажува ужасни истории, на кои овде не им е местото. Боже мој, како спиеја затворниците! Секој од нив ја опираше главата на колкот од ближниот. Триесет и двајца затворници така ноќеваа додека ги слушав интересните биографии на своите другари.

Така се минаа шест дена. Храна ни носеше, кога сам Чудо, кога калфата негов Анастас Димзовиќ. Често идеше и Јаким. Материја од раната ми течеше изобилно. После внук ми се разболе, од тага ли, од зараза ли... Но причини беа многу.

Се градеа на к'шлата неколку соби недоградени. Сите затворници под конвој носеа од далеку материјал за таа цел. Јас, како болен, бев лишен од таа спасителна прошетка: но откако се оправив, не ме оставија да гнијам во темницата. Го усетив животворното влијание на чистиот воздух; но колку јас печалев во здравјето, толку внук ми губеше. Ми се кинеше срцево кога го изнесуваа надвор другари му држеешти го за мишки. Главата му висеше над рамото како чашка на овенат цвет, но и така го ободрував со енергични зборови произнесени со оној хроматички тон[1] каков што употребуваа Омировите херои кога ја поострувааа за на бој својата дружина.

---

1) *Хроматички тон* — глас што се повишува и се снижува во полутонови.

Една вечер, кога беше ми донесол јадење А. Димзовиќ и си одеше, видов низ триаголната дупха двајца жандарми недостојни за името (оти беа облечени во арнаутска носија), коишто фатија да го тепаат немилостиво, и извикав:

— Не бу сизден бе катиллеер катиллеер![1]

Од извикот се огласи казармата и жандармите, уплашени, го отпуштија маченичкото момче. Тие помислија можеби дека некој чиновник им вика.

Очајано беше моето положение, но тоа имаше да стане триж полошо. Нè чекаа тешки испитни: Јакима го затворија во една соба на к'шлата, каде што парче по парче ги изџвака и голтна неколку писма што ги имаше со себе.

Стига ли тоа? Не! Никако!

Утредента во време на шетањето го видов и брата си Ивана и си помислив: „Еда ли право ми велеше Христо Танчев дека јас не можам да го победам Мелетија? Дека јас со главата своја не можам да скршам планина, планината ќе ми ја скрши главата? Еве сега врагот сака да ја затре целата наша фамилија!"

Страшно се очајав, но пред брата си покажав совршено спокојство, дури шарлатански го ободрив со енергични зборови и гестови.

— Кога ти овде?

— Еден суварија[2] ме доведе вчера пеш.

— Кај се наоѓаш?

— Во коушот.

— Зошто ти в Дебар?

— Се поплакав на нашите чорбаџии дека тие се виновници за твојата несреќа, а тие ме испратија тука.

---

1) *Не бу сизден* (итн.) — Што правите, убијци ниедни.

2) *Суварија* (тур.) — коњаник.

— Тие сакале да докажат дека е вистинско твоето обвинение против нив, но биди уверен, брате, дека Бог ќе ги порази, а нас ќе нè избави.

— Бог да те поуче. На̀ ти една кошула.

— Благодарам! Како е нана?

— Многу поарно.

— Жив е Господ, бе еј! (А Иван можеби со икономија ми зборуваше како што и јас нему).

Потем малку ни се заповеда да одиме секој на своe место.

— Приглeдувај го малку Георгија: он е болен.

— Знам.

И се растанавме.

Влегов во темницата и седнав: „Боже! Боже! Како ќе биде! Разделен од брата си, од внука си. од Јакима... Сите гинеме! Да беа барем при мене“ ...

Ми се чинеше дека калдрмата ме дига нагоре како со лост, дека собата се врти околу мене, дека сум дошол до изумление. Уплашен од тие симптоми, срцето бујно ми затупа, како да сакаше да искочи од градите.

Станав и пак седнав: колената не ме крепеа. Си ги соблеков дреите и се облеков во праната кошула, која од белина како светлина да разливаше. Се чудеа злодејците на платот и на блескавината негова. Симптомите исчезнаа. Ми стана поарно.

Во такво бев положение кога дојде Емин.

— Како си со здравјето?

— Не многу добро.

— Да ти доведам лекар?

— Не! Ти ќе ми бидеш лекар.

— Готов сум.

— Од моја страна ќе напишеш силен арзоал (молба) до мутесарифинот. Ќе пишеш: Која е вината наша?

— Добро.

— Кој ни е обвинителот?

— Добро.

— Четворица мажи гинеме во Дебар затворени и несудени.

— Предобро.

— Сакаме да излеземе на суд.

— Многу добро.

— Ако загинеме, пашата има да дава одвет пред луѓе и пред Бога.

— Тоа не е добро. Такви зборови не чинат, но немај брига: арзоалот ќе стане силен. Јас сам ќе го поднесам.

— Да ми си жив!

Емин ја напиша молбата и ја предаде.

Околу полноќ ме повикаа. Кога го престапив прагот на судилиштето, се заколебав.

— Ха, ќафир[1] — рече кадијата, — се преправа на болен.

— Многу сум болен, а брат ми и внук ми, можеби, и се умрени: има два дена како не сум ги видел. Но, Боже мој! Какво е ова зло што нè нашло! Кому кога прегрешивме ние . . .

На тие зборови ми закипеа солзите.

Ме седнаа на истинтачниот стол[2] и ги почнаа оние бескрајни писмени прашања и одговори на име, презиме, звание, жителство, поданство . . . Та што друго имаа да прашаат? Не ја знаеја ли тие мојата невиност?

Пашата вади една ракописна моја тетратка и му ја подава на кадијата, којшто, како Тоска, знаеше грчки. Кадијата ја отвори тетратката и фати да чита: οἶνον, χῦνον, ὕινων, Σειρήνων, δελφινον.

— Што е тоа? — ме запраша.

Му расправав дека тоа е зборник на рими (уште не знаев дека Коранот го проколнува стихотворството, иако и самиот тој е стихотворение).

Кадијата се обрна кон мутесарифинот и рече:

— Шухара имиш, т.е. стихотворец бил.

---

1) *Ќафир* (тур.) — измамник, клетвопрестапник.

2) *Истинтак* (тур.) — распит; *стол* (рус.) — маса.

Така се минаа уште осум ноќи, во кои држев седум последователни истинтаци. На последните присуствуваше и внук ми, комуштo здравјето беше му се поправило. Го обвинуваа за некакваси кореспонденција што ја имал со брата си Коста, во Румунија[1]. Он одговори:

— Никогаш не сум му писал: Нито он ми писал.

На седмиот истинтак пашата се обиде да ме заплаши: вади едно словце мое писано на задимена хартија и изречено на испити и ми рече громогласно:

— Сега те држам, бе јаланџи[2]!

— Оооух! — одговорив и станав (тоа „оооух" звучеше често во темницата и бев га научил).

— Така ли се одговара на пашава? — ми рече писарот.

— И на султанот така би сум му одговорил, ако би ме нарекол јаланџи. (Тука не ме излага Омир, којшто вели: Θαρσαλὲος γὰρ ἀνὴρ ἐν πᾶσιν ἀμείνων, т.е. смел човек во сѐ е подобар).

— Во тоа слово ти си кажал дека народот не е должен да им плаќа на владиците.

— Тоа сум го рекол, тоа го велам и тоа ќе го велам.

— И тоа е вистината, — рече Илијаз-аа којшто денеска е Илијаз-паша (Бог да го возвишува).

— И јас го знам тоа, — рече пашата, — но не е простено да се велат пред народ раздразнителни зборови.

— Грешил како човек, рече Илијаз-паша, но против владиката, а не против девлетот.

Тогаш јас му реков на пашата:

— Четири души гинеме тука. Ако погинеме јас и внук ми, да ти е пред Бога простено. Но ако погинат брат ми и Сапунџиев, чедата нивни пред Алаха ќе викаат против вас. Ако сме виновни, по-

---

1) Обликот *Румунија* е од Прличева.

2) *Јаланџи* (тур.) — лаж, лажго.

губете нѐ денес; ако ли не, вие го осквернувате Рамазанот.

Пашата побледна. Му стоев над главата не како осуден а како судија: го мразев животот. И да не помисли некојси дека само тогаш, т.е. поради несреќите свои го замразив: ни во детството, ни во младите години, ни во зрелоста, ни во старост своја не сум го ценел животот. Ќе поверуваат ова барем несреќниците, ако не сите. Постојано ми звучела во ушите изреката: Ελενθερος ὀ Θανὰῖγ καῖαφρο νῶν — („Слободен е само оној што ја презира смртта“).

Јузбашијата присуствуваше на истинтакот и се чудеше: тој мислеше дека ние сме за бесење. Но пашата му заповеда да ме прими во својата соба, и он одговори: „Пеки, ефендим“[1] со прилична кон постар почит, што ги карактеризира Османлиите, а без која тие одамна би загинале, и ме одведе во својата соба и ми посочи добро место за седење и спање. Но таму ме удри в нос смрдеа полоша од онаа во злодејската темница. Собата беше меѓу двете најсмрдливи зандани во кои бев поживеал. За еден миг се собраа таму неколцина жандарми. Крај огнот стоеше блескаво медниче, полно со кафе. (Арнаутинот пие дваесет кафиња во 24 часа). По заповед на јузбашијата им се подаде кафе на сите и мене. Ако и да ми е забрането кафето, примив и јас. (У Османлиите ужасно нешто е да отфрлиш каква и да е покана или поднесено нешто). Во разговорот, јузбашијата, мислејќи оти не го разбирам албанскиот јазик, ги рече овие зборови:

— Слушајте, бе синковци, Турчинов како слаб ми се видува. Ишала[2] Господ не му дава слабост на Турчинот, но мене така ми се видува.

Од слабост често излегував надвор. Кога ме гледаа злодејците, „имаша, пак ќе се вратиш кај

---

1) *Пеки, ефендим* (тур.) — слушам, господине.

2) *Ишала* (тур.) — да даде господ, со божја помош.

нас“ — велеа. Заповедано му беше на некојси Оломан да ме спроведува. За тоа обата роптаеја кога сакав да излезам. Ми омрзна смрдливата соба. Заемната омраза се наголеми кога на еден Албанец којшто, за да ме коси, ми рече: „На бајрам, ишала, ќе се бувнеме в Охрид и ќе го поплениме целиот“, му одговорив по арнаутски:

— Мо м'чаа кок' н, т.е. не цепи ми ја главата.

Животот беше ми омрзнал. Кафето ме раздразнуваше. Страдав од нервите. Зборував отворено и дрско.

Едно утро излегов надвор сам: Оломан не беше тука. Кога се вратив во смрдливата соба, не можев да не ја искажам својата одвратност со восkликот: „По си кенеф!“[1]

Јузбашијата се разбуди, повика еден жандарм и му рече:

— Земи го овега и постави го у катилите на место кај што да нема вошки.

Тоа значеше: на најлошавото место. И он ме постави во најоддалеченото катче на злодејската соба, каде што два дена пред тоа беше умрел еден злосторник од темничниот тифус. Смеи и радости у злодејците што сум се вратил кај нив, како што ми кобеа. Утрината ме преместија во темницата на должниците, која во ништо не се разликуваше од катилската освен во тоа што имаше еден прозорец и не беше со камења послана. Таму барем ја имавме утехата да си разговараме жарко со сестрича си и да утешуваме друг друга. Напразно им предлагав на своите нови другари да го отворат понекогаш прозорецот; тие беа речиси сите скудно облечени, и нито разбираа што е обновување на воздухот.

За зла чест, таму имаше еден ефендија што ноќе по цели часови дрндаше бесконечни молитви поставувајќи си претходно пред себе едно плас-

---

1) *По си кенеф!* (грч.) — Ама нужник!

ко штиче[1]. Он беше замразен и презрен од сите затворници.

Воопшто животот ми беше тука посносен[2], но по два дена се разболев. Кога сите се тресеа од студ, телото ми затлеа од огнена треска којашто ме фрли во непрекинат сон. Писано му беше на внука ми да ги гледа моите страдања и над мене да крши прсти. Не ми е познато колку дена така боледував, но кога, во попослабување на треската, се свестив, се најдов пак у катилите. Таму ме известија дека брат ми го ослободиле не за друго освен зашто беше опасно болен (зараза владееше); дека Х. Чудо го примил кај себе; дека братовата болест минала вчас и на тој евангелски маж, и на калфата негов А. Димзовиќа.

Ги слушав овие известија така бесчувствено како човек навикнат да слуша сеедно несреќи за себеси и за своите: Но знаете ли како достигнав до вратата, за да ги слушам? Требаше да преминам растојание од шест метра. Колената ми трепереа. Речиси на секој чекор паѓав врз затворниците, што лежеа (дење спиеја). Сам себе не си верував дека телото ми се изнурило и дека нозете не можат да ме крепат. После стана ропот против мене од страна на злодејците и принуден бев да идам кај посетителите четириножечки.

Помнам еден настан што докажува дека тога и умствените сили ми беа ослабнале, не дека само мозокот ми го беше поразила треската: целото тело ми страдаше.

Меѓу другите рамазански веселби, една вечер, додека спиев, еден од злосторниците беше се облекол во женски дреи. Смеите беа општи: од нив се разбудив и видов мнозина да ја задеваат преправената жена. Таа божем подбегнуваше и

---

1) *Пласко штиче* — *Плацки шчици* — во Охрид ги викале танките букови штици правени во с. Плаке, Охридско.

2) *Посносен* — зборот е од Прличева.

се оплакуваше од гибачите. Како кусоглед, не го познав тоа лице и се запрегнав со силна проповед за чистотата на наравите, којашто, особено во Албанија, се смета за прва божја заповед. Циганинот, очигледно за смеа, ја штипна силно преправената жена, и таа извика божем од болка. Тогаш се разви у мене донкихотски дух: станав во заштита на невино угнетената слабост! Како што бесилна мачка, кога се бори со силен пес, прибегнува до дрво или ѕид и се исправа на задните нозе опирајќи го грбот врз прибежиштето, а предните ги држи кренати и готови за заштита и се фрла решително врз песот за да му ги закопа во главата острите нокти, — таков бев и јас пред огромнаго Циганина. Го опрев грбот на ѕидот, ги кренав исушените раце на бој и му извикав: „Лене се дотврас, т.е. остави ја, зашто ќе те убијам". Но само во гласот ми беше силата и, не можејќи јас да го нападнам, тој ме нападна. Се спуштив на него како бездушно тело: рацете ми паднаа на рамената негови, главата на градите негови, а нозете ми останаа каде што си беа. Мнозина затворници го обиколија чаушинот и го молеа да покаже милост кон несреќата. А он не само милост покажа, но и играта се прекрати.

Уште неколку дена и јас (ќе) бев го свршил поприштето свое. Но утредента Наум Кумев„ Радувај се, ми рече, — дојдоа од Охрид седум старци, од секоја маала по еден, и носат со себе доволно пари и сенародни молби за вашето ослободување. Би плакал ти да чуеш колку тие страдале по пат од снегови и виулици. На Антима му подарија триесет лири и еден скапоцен кожув и му се ветија да го возвисат на св. Климентовиот престол. Утре имаме Божиќ, и Антим ќе ве ослободи. Ако ние не ги уважуваме турските празници, Турците ги уважуваат нашите... Знаеш ли? Јакимовата невеста роди син.

— Слава Богу! Како го крстија?

— Григор.

— Да е жив, вековит! (Григор е сега второкласен ученик).

Вечерта, заслогот[1] на Рождество Христово, го чув гласот на Антима. Незабавно се отвори врата и двајца охриѓани, Ефтим Мушмов и Наум Кумев, дојдоа кај мене, ме зедоа за мишки и ме извлекоа надвор. На излегувањe Циганинот не заборави да си ги вовре прстите, показалецот и средниот, во мојот џеб така вешто, што одвај го усетив. Ништо не му реков, зашто и во џебот ништо немаше.

Му ја целивав десницата на божемниот ослободител. Го велам *божемен*, зашто он не ме избави ради невиноста моја, но ради ветувачките и подароците а особено што во „'Ο 'Αρματωλὸς" бев ги пофалил Албанците. Како и да е, он нè избави и немам право да испитувам пријател ли ни беше он или непријател. Он ме намести во една чистичка соба на својата митрополија (што после Турците ја сторија прав и пепел целата). Внук ми отиде на ан. „Боже мој, си мислев јас, зошто внук ми не е примен овдека? . . . Не може ли Антим со едно кафе да ме отруе?"

Таму пиев вода каква што, уверувам, нема по цел свет; вода што јас ја претпочитав пред баснословниот нектар; вода што нашите хемичари се должни да ја испитаат; вода што ги прави сите дебрани филозофи (во Дебар нема идиоти).

Антим не ме лиши никогаш од својата сопствена трпеза. Сам он служеше дебарско вино, неспоредливо подобро од охридското (Дебар е вулканско место). Јас ја претпочитав митрополиската вода. Утре и вечер заедно со Антима го читавме надлежниот црковен редослед и по свршувањето му правев три поклони и му целивав десница.

— Достопофално е, — велеше он, — вашето читање и пеење.

---

1) *Заслог* — времето спроти некој празник.

— Бог ме порази, — му велев. — Εν τῶ ηλίβεσθαι με ενὲκραξὰ σος Κὐρῖε = внегда стужати ми, възвахъ къ тебѣ, Господи!

И он се смееше. Смеа неугасна, заморна. Он нито можеше да помисли дека јас му зборувам сериозно. Он ме прати на прочуените дебарски топли води заедно со еден од своите слуги којшто ме изми.

Не помнам добро трети ли или четврти ден по Рождество Христово беше кога Антим им направи великолепен пир на сите влијателни личности во Дебар. Ми се чини дека тој пир ги замени парите што Антим се обврзуваше да му ги даде секому од нив за моето слободување. По вечерата, или, како што би рекол Омир, кога се задоволија сите од јадење и пиење, Антим зеде да им расправа како сум направил едно добро стихотворение, како во него сум ги пофалил Шкипитарите (соколите), како моето дело направило шум во Грција, како се овенчало итн. Особено тој настојуваше да им го разјаснам стихот „ἴυα γυωρῖση ἕηασῖος“ . . .

— Еј завали! — велеа гостите.

После слободен бев да излегувам и на прошетка. В чаршија го сретнав злодеецот Даута слободен. Одот му беше чудесен: кога сакаше да ја дигне десната нога, тој го веднеше телото напред а ногата ја движеше назад и ја издигаше прекумера грозно. Притеков да го поздравам со слободата. Бидејќи бев познат како убиец на десет владици, он ми стори чест да ме прегрне три пати.

— Тако ти пријателство, Дауте, не дигај ја ногата толку високо.

— Не знаеш ли дека петнаесет години сум носел пранги . . .

— Не можеш ли да ја постелеш како другата?

— Не можам.

— Ногата е твоја: можеш да ѝ повелиш.

— Не можам.

Се чудев. Така порокот, еднаш вкоренет, веќе не се искоренува.

Еден ден, заедно со Георгија Манчев како што се враќавме од посета кај моите болни другари што беа пренесени во една гостилница, едно дебранче зеде да фрла камења по нас и дури го удри Манчева по нога.

Кога се пооправив малку, побарав и добив позволение да ја посетам великолепната општежителна обител на св. Јоана Претеча. Ме восхити таму звучното словенско читање. Се чудев како тоа во Дебар, Кичево и Прилеп се запазило, а во Охрид исчезнало.

На 15 јануари 1869 ми ги предадоа книгите и ракописите. Што да видиш! Во нив најдов и туѓи книги способни да го компромитираат и целиот град пред правителството: Бугарска и Српска историја, разговор на петина офицери што си ја разделуваат турската империја и Воени вежби (книга — за која знаев дека му припаѓа на охридскиот доктор Вилара, јанинец).

## 21

На 16 истаго 1869 тргнавме од Дебар сите заедно со старците. На 18 истаго, празник на св. Атанасија, домашниот наш патрон, стигнавме во Охрид весели здрави освен брат ми и внук ми, што беа болни.

— Гледаш, мајко, св. Атанас и св. Климент нè доведоа живи . . .

Трпезата беше ставена: Но пред да седнеме, се прибравме пред иконата, се клањавме и плачевме славеешти го Бога и светиите негови св. Климента и св. Атанаса, кому и паметта ја славевме. После седнавме и се веселевме, пред секоја здравица молеешти го св. Атанаса да ги варди од зло сите христијани, а најпосле и нас, да им подари здравице на болните (внук ми болен, нито можеше да ни дојде на гости).

Стига ли ова? — Не! 20 истаго друга заповед од Дебар: да идеме пак јас и внук ми под стража. Внука ми не се осмелија да го земат, зашто беше

опасно болен и од гадини изнурен. Наместо него се реши во охридскиот меџлис[1] да иде мајка му, дванаесет години повозрасна од мене. Со себе ја зеде она и золва си, оставајќи ги другите жени да го пригледаат сестрича ми.

Оваа нагла[2] навреда ме порази повеќе од сите мои несреќи земени заедно. На пат го сретнавме Х. Чудов, којшто, изнурен од тифусот, идеше за во Охрид.

— Со здравје!

Он не одговори, но, можеби, нито чу. Сакав да слезам од коњ, да го прегрнам, да го распрашам, но не ми се позволи.

Мене ме одведоа на к'шла, а жените на митрополија. Требало да платиме уште дваесет бели меџидии ветени а неплатени. Ги платив, и сестра ми си отиде в Охрид слободна. Мене ме одведоа пак на митрополија под извет[3] дека треба да се дополнат инстинтаците. Истинтак никаков не стана, но останав во митрополијата уште три месеца. Зошто ли? За ништо друго освен за да не се изврши воведувањето на бугарскиот јазик во Охрид.

Кога кон средината на априлија се вратив в Охрид, мајка не ме позна: бев станал многу здрав и двојно пополн отколку порано што бев. Го исфрливме елинскиот јазик, што пак го беа воведе во времето на нашите маки. Го воведовме бугарскиот. Се појави ново мнение, нов стремеж, нов живот. Антонаки умре од јад. Го изгонивме Мелетија. Го жнавме она што беше одамна сеано. За кратко време од нашите гонители ниеден не остана жив: сите загинаа скоро едновремено, како Пенелопините[3] свршеници на кој Орисницата бе-

---

1) *Меџлис* (тур.) — управен совет.

2) *Нагол,* — гла — зборот е од Прличева.

3) *Извет* (рус.) — изговор, спореди мак. *одвет.*

4) *Пенелопа* — според грчката митологија, жената на Одисеја. Во времето кога Одисеј бил отсутен (скитал по море) се збрале во неговата кралска куќа стотина

ше им отсудила да загинат сите во еден ден. Правдата восторжествува. Победата беше свршена.

По победата незабавно се приготвивме за свадба. Ја поправивме дедовата куќа. Ако и да не сум никако наклонет кон општествен живот; ако и да знаев дека Исус Христос и изрично со својот сопствен пример го препорачува безбрачието; ако и да знаев дека св. апостол Павле вели: „Добро е бракот, но подобро е безбрачието"; ако и да знаев дека кој сака да се посвети на татковината, треба да е безбрачен, — меѓутоа, како за инает на своите мачители, се оженив[1]. — На секој Бугарин му пожелувам да има домаќинка како мојата: Но верно е дека ќе ѝ бев пополезен на татковината ако бев останал слободен.

На свадбата, речиси за прв пат вкусивме вино, без кое после не можевме, нито можеме. Ги молам јуношите да помислат колку е навикот опасен.

Бидејќи во Охрид никоја куќа не е без лозје, шест месеци по свадбата го искоренивме своето старо лозје и насадивме ново. Според обичајот, ги поканивме на гости работниците што работеа бесплатно. Тој е првиот пат каде што се испеа песната:

---

луѓе што ја барале кралицата Пенелопа за жена, уверени дека е вдовица. Таа успеала сите да ги надитри, па „свршениците" (поточно: просителите на нејзината рака) ја наоѓаат својата смрт. Најпосле Одисеј се враќа и ја спасува својата верна жена.

[1]) Прличев бил женет за Анастасија, ќерка на Христо Узунов и сестра на учителот Константин Хр. Узунов. Според сведоштвото на Кирил Г. Прличев, „темпераментот како неговиот (на Прличева, м. б.) тешко би го издржала која и да е жена. Но Анастасија Христова Узунува..., негова сопатница во животот, го изнесе докрај својот тежок крст без ропот и со полна преданост на својот долг".

Хилјада и седемстотин шестдесет и второ лето
В Охрид от Цариграда дошел Салаор.
Се претставил пред Арсења, наша Патрика
честнаго,
И му рек'л слово горко, слово жалостно:
„Царска волја е да тргнеш денеска за в
Цариграда,
На тебе од врли Грци голем поплак е".

Собрал Патрик свое стадо в црква свјатиј-
Климентова,
Благослов му дал последен, р'це заплетил.
Д'лго време липал старец во м'лчање
всенародно
И по бела брада ронел с'лзи горешти.

„Слушајте ме, мили чеда, јас ќе ида в
Цариграда:
На мене од врли Грци поплак е.
Грцкиј Патрик ќе ни строши славна Охридска
столица
И мене до смрт ќе држи в заточение.
Ќе прати владици Грци, лицем светци,
срдцем в'лци.

Ќе ве дават, ќе ве стрижат, ќе м'лзат до крв.
Меѓу народа ќе сејат несогласие и раздори,
Да се мрази син со татка и со брата брат.
И ќе викнете до бога и крило не ќе најдете,
Смирени ќе наведете глави доземи.
Ќе ми бидете сираци; така било написано.
Елате ми да ви гушна за последен п'т".

Чрна т'га поразила старо, младо, м'жи, жени,
Вси со р'це заплетени с'лзи проливат.
Тој ги гушка, тие т'жни му целуват десна р'ка,
И од р'ка как од извор с'лзи се лејат.

Вјахнал Патрик брза коња и неволно уп'тил
се.
Тога грмкиј плач народен небо процепил.
Умилил се честниј Патрик, свалил шапка
навезана,
Погледнал на сино небо, љуто прок'лнал:
„Ох! послушај, милиј Боже! Хаир никога да
немат
Стамче беј и Бујар Лигдо, Нејко челеби".

Милостивиј Бог послушал Патричка горешта
клетва;
Слава нихна, семе нихно погубил со шум.
И сега во куќи нихни ткае пајак пајачина
И на пусти стрехи нивни хукат хутове.

Солзи потекоа од очите на гостите, не толку од вредноста на стиховите колку од страста со која се испеаја.

Таа песна ни помогна во искоренувањето на грцизмот многу повеќе од сите наши прежни подвизи.

22

Не минаа многу месеци кога почитаните членови на цариградското „Читалиште"[1] ме поканија да ја преведам Илијадата.

Во одговор им пишав: „Ќе скратам. Многупати Омир спие. Indignor quandoque bonus dormitat Homerus[2]. Ќе ги преведам само блескавите страници од Илијадата и ќе ги соединам така што да составуваат нешто цело". Ми одговорија дека со восторг го примаат мојот предлог и заедно со одговорот ми го пратија Греческо-Русский Сло-

---

1) *„Читалиште"* — периодично списание, издавано во 1870—1874 год. од страна на настојателството на бугарското читалиште во Цариград. (Главен редактор Марко Д. Балабанов).

2) Во слободен превод: Не ги удостојувам со внимание местата каде што дреме добриот Хомер.

варь и Гнедичевата Илијада[1] (бев, како и денеска што сум уште, слаб во бугарскиот јазик).

Кога го отворив речникот и видов дека зборот „ἄταφος“ е преведен „несхороненный“, не ми се свиде никако и на белината од книгата, кај зборот „ἄταφος“ припишав „безгробный“. Преведував на бугарски не како што сакав, туку како што можев. Уморен од преведувањето, читав руски стихотворенија што ги најдов у покојниот Димитрија П. Захариовича. Несреќа е што немав бугарски книги. Жедно викнав во руските и, штом наоѓав збор поетски, или краток, или звучен, или нов за моите уши, го припишував во словарот кај грчкиот збор на кој му одговараше. Така на пример, при зборот „καταβάλλω“ сум припишал синоними: обори, разори, погуби, зби, свргна, свали, снесе, срази, низрина, низложи, опружи, срази, борит дрвеса, поникна град, поражен страхом, повержен, опрокинат, расиплет, сорва, одвали, уложи, во прах обрати, ниспровергна, спна (с'пна), срина, обруши, расипа, низложи, разгроми, (град не устојал), преврати итн.

Речиси ниедна страница во тој Словар нема без мои белешки. Ден за ден духот на рускиот јазик ми стануваше попознат и бидејќи не можев да пишувам по бугарски, запишував по старобугарски. Но пред да го усвојам новиот стил, се јави во Браилското периодичесто списание[2] една критика против моето незнаење да ги употребувам интерпункциските знакови и против неточниот мој превод (дека скратував). Критикот пишуваше

---

1) Тоа е рускиот превод на Илијадата: Илиада Гомера, превежденная Н. Гнедичем. Санктпетербург 1829, часть I: стр. I—XV и стр. 1—354 (песни I—XII); часть II: стр. 1—362( песни XII—XXIV).

2) *Браилско периодично списание* — орган на Бугарското книжовно дружество. Критиката на Прличевиот превод на „Илијада“ (од Нешо Бончев) е објавена во кн. IV, 1-I-1871, стр. 81—110.

долго против мене. Не требаше толку. Бидејќи сакаше да ме порази и да го препорача својот превод, можеше да го каже само тоа: „Прличев не знае бугарски", и тогаш јас навистина ќе бев поразен.

Но, за жалост, има критици што не само не се неправедливи, но и се јавуваат на светов само за тоа да се наречат критици. Името критик е најслаткозвучното име на светот. И еден bachelier[1] сака да биде критик, како што и еден Ѓуптин сака да пуши тутун. Добриот, просветениот критик не само што укажува на недостатоците, но и ги поправа. Само таков може да биде достоен за своето име критик. А да ти вели критикот дека во стихотворбата ти или словослагачот твој сте згрешите во употребата на извичникот; да ти вели дека неточно преведуваш, кога ти преку печатот трубиш пред целиот свет дека преводот ќе биде слободен и скратен, — тоа не е ли веќе несносен шарлатанизам? Кога ја видов таа критика, си реков: „Ќе направам друга Илијада". Ја зедов целата бугарска Илијада и ја фрлив во огништето и тојчас ја голтна огнот. Само двете први песни останаа печатени во периодичното списание „Читалиште".

Сега веќе почнав да преведувам по друг стил и ги употребив сите падежи и причастија. На пример:

Пеј ми, Музо, гнев неукротимиј
Ахиллеја Пелеева сина.
Гнев кој Грк'м много бед устроил,
В ад низрин'л много душ иројских,
Плот их сделал псов и птиц игранјем.
Зевсова сја волја с'вршила.[2])

---

[1]) Bachelier (франц.) — момче со најниска академска титула.

[2]) Соодветното место во Гнедичевиот превод на Илијадата гласи:

Знам дека тој превод не мириса многу на бугарски. Но бидејќи сум слаб во бугарскиот, тој не можеше да стане инаков.

23

Во последните години на црковното прашање, кога охриѓаните беа очајани и материјално обессилени, не само плата не добивме, но според силите свои и им потпомагавме на господата Илија Чобанов, Петра Огненов и Коста Размов, коишто на своја сметка ги праќаа во Цариград нужните депеши и целиот свој имот го изгубија во подвигот.

Во 1874, кога се приближуваше времето да го посретнеме првиот бугарски митрополит Натанаила, составив една песна што ја објавувам тука не заради достоинството нејзино, но за да покажам како после ме награди Натанаил.

Бога вишњаго да славим и честитаго Царја
И с'с радост да посрештнем добраго ни пастирја...
Како прежде Богом пратен Моисеј за Израил
Така сега Царем пратен пастир наш Натанаил.

Окајаному народу врата раја отворил,
Горки с'лзи стогодишни во веселје претворил.
Сега кости миросани Патрика Арсенија
Веселјатсја б'лгарскаго ради в'скресенија,

Добре ни дош'л си, Отче, слава нам и лепота!
Посетил си народ скрбен, что лежал во т'мнота.
Наши дрехи великденски пред тебе би постлали;

---

„Гнев, богиня, воспой Ахиллеса Пелеева сына
Грозный, который Ахейцам нанес неисчетные бедства:
Многие души могучие в бездны Аида низринул
Славных героев, и их пожирающим предал в добычу
Птицам окрестным и псам: совершалася для Кронида:
Со оного дня, как воздвигшие спор, воспылали вражду
Пастырь народов Атрид и герой Ахиллес благородный".

Но нам пастири л'жевни дрехи не оставили;
Пред стопи твои, Владико, цветја би усејали;
Но, под зверско им дишанје, цветја нам увенали.

Како стана неговиот пречек; какво беше неговото владикување; кои беа неговите погрешки; како отворено го разобличувавме, — тука не му е местото да опишувам. Ќе го кажам само ова: до тогаш бев служил во Охрид петнаесет години еднополруго. Но уште во првата година на Натанаиловото владикување училиштето се разори, учениците се распрснаа и јас бев принуден да се погодам во Месокастро (маалско училиште во Охрид). Таму служев две години. Но и таму Натанаил не ме остави на спокојство. Он прати свој заптија[1]), грозен дебранец, Турчин вооружен, којшто ме фати за мишки и при пискоти од моите ученици ме свлече по стрмната скала.

Месокастраните истиот час отидоа на митрополија и кажаа Натанаилу:

— Немаш работа со даскалот наш. Ако не можеш да отвориш училиште, баре не затворај.

И ме поставија пак на моето седиште. Им служив уште една година. Годишните испити станаа тржествено. Никогаш не сум бил толку благодарен од успесите на своите ученици колку тие три години. Натанаил присуствуваше и сакаше да ми ги засрами учениците. Ученикот (сега учител) Аргир се испитуваше.

— До каде стигнавте во аритметиката?

— Докрај.

Натанаил ја отвори сметанката (Данова) и на ученикот со прст му го покажа правоаголниот триаголник украсен со квадратчиња што докажуваат дека квадратот на хипотенузата е рамен на збирот од квадратите на другите две страни, и го запраша:

— Што се овие пенџери?

Аргир кажа и докажа.

---

1) *Заптија* (тур.) — полиц. стражар.

По него Дуле Ѓоршев ги докажа поразителните својства на геометриската сразмерност итн. итн.

Натанаил, кога виде дека сите учители го пофалија моето дело, го опита едного ученика од четврто одделение:

— Зошто се тура запирка меѓу в'зљубенаго сина и Исаака?

— Таа лекција не е негова, реков јас, — ами е лекција на класните ученици. И тоа докажува дека не е твоја работа да испитуваш.

Секретарот Натанаилов, Стојанчо, жител штипски или скопски (не помнам добро), му мигна со очите и го одведе од салата за испити. На благочестивите месокастрани Натанаил им се поплака дека јас сум го испадил од училиштето. Тие го поверуваа. Тоа беше вистина на која тие беа очевидци, но не ги знаев сите причини за таа постапка. И така си ја дадов оставката како што и во словото свое пред испитите бев си ја дал.

Колку чудно е што татковината којашто никогаш и никаде не ги оценува своите синови и грчкиот владика Мелетија, најнепомирливиот мој непријател, цели осумнаесет години ги трпеле моите лекции, проповеди, опомени и укори и никогаш не ме паделе, — а првиот бугарски митрополит, очекуваниот месија, бесчесно го нападува Прличева од неговата татковина[1]!

## 24

Се решив да го истресам правот од нозете и да одам во Софија, каде што според писмото на г-на В. Дијамандиева, мнозина родољупци ме канеле да се зафатам за каква и да е литераторска работа и ми ветувале секакви олеснувања и помошти. Решението беше цврсто, но средства за патување немав.

---

1) В. ја последната белешка под црта кон „Автобиографијата".

Што да се прави? Се погодив во Струга. Таму си ја припомнив старата сиромаштија и икономија и благодарејќи на г-на Јасифа Кавајов, во една година заштедив четири илјади гроша. Две илјади оставив дома, со другите две тргнав за в Софија. Таму родољупците што ме канеа станаа невидливи, но Бурмовиот кабинет[1] ме назначи за класен наставник и преподавател на елински јазик во габровската гимназија. Беше (добро ако помнам) учебната година 1879/80. Таму, како што и насекаде, поради кусогледството свое не добив пријатели. Следната година се запреа јазиците латински и елински, за преподавател на кои бев нарочно пратен (гимназијата од класична стана реална) и јас се поканив за помошник на Народната библиотека.

Штом влегов во тоа здание, се уплашив од неговата мрачност и влажност и првата моја работа беше да си ја дадам оставката. Два месеца чекав одговор на својата молба, но и бујно работев: на сите книги во Народната библиотека (освен оние што беа во читалишната соба) им ги испишав заглавијата. Заповедано беше да се означи на секоја книга авторот, науката со која тој се занимава, годината и градот каде што се издала, бројот на страниците и на томовите, дали е една, или двојна, или тројна. Пред да ја свршам мачната работа, очите ме заболеа од постојаното пишување. Најпосле, г-н Ѓузелев, со наголемување на мојата плата, ме прати за учител во Битола, каде што и сам сакав да одам.

Во втората година од моето учителствување во Битола, св. Егзархија благоволи да ми ја наголеми платата уште со 600 франка, а следната ме

---

1) *Бурмовиот кабинет* — владата на кнежевство Бугарија под претседателството на Бурмов (од 5 јули до 24 ноември 1879 година).

назначи во мојата татковина[1]), каде што животот за мене беше неможен: охриѓаните се побунија оти јас да добивам четворно повеќе одошто ми плаќаа тие.

Минатата година како и оваа 1884/5 учителствувам во Солун, се насладувам со добро здравје и со споменот на своите страдања, и се надевам дека Бог нема да допушти да ја оставам за скоро својата служба.

Но и денес уште проста средба со кој и да е жандарм или просто напомнување звуците на една арнаутска песна што често звучеше во к'шлата ми причинуваат трпки, одвратност, ужас.

Солун, 16 април 1884 — 1 маија 1885.

---

1) *Во мојата татковина* — т. е. во Охрид; Прличев на повеќе места го употребува зборот *татковина (и отечество)* во значење на роден крај.

## ЗА ПРЕВОДОТ

1. Прличевата „Автобиографија“ е објавена во 1894 г. — десет години по нејзиното напишување и една година по смртта на авторот — во бугарскиот „Сборник за народни умотворения, наука и книжнина на Министерството на народното просвещение“, книга XI, стр. 346—403. „За да не изгуби ништо од својата оригиналност — бележи редакцијата на приведената публикација во фуснотата на стр. 346 — ние ја обнародуваме „Автобиографијата“ без измени, како што си е во ракописот останат од раката на авторот. Само интерпункциските знаци, употребувани од авторот по грчки начин, беа понегде поправени.“

2. Современиот читател тешко може да го чита ова издание на „Автобиографијата“: текстот не е изделуван во помали целинки; цели страници се без нов ред; дијалозите многу често се губат во другиот текст; интерпункцијата на многу места е неразбирлива. Оттука редакторите на новите изданија на „Автобиографијата“ се стремеле да ги отстранат посочените слабости. Најмногу има сторено во тој поглед д-р П. Орешков („Автобиография на Григор С. Пърличев“, София, 1929). Го изделил текстот на 44 глави, вовел нови пасуси, интервенирал, донекаде, и во интерпункцијата и текстот го проследил со голем број полезни објаснителни белешки.

За ова издание текстот на „Автобиографијата“ е изделен на 24 целинки, воведени се нови пасуси, дијалозите се дадени сè во нов ред, а интерпункцијата е наша, современа. Фуснотите под текстот се мои; за нив го консултиравме, на ред места, изданието на Орешкова.

3. Прличев се стремел да ја пишува „Автобиографијата“ на бугарски литературен јазик. Треба да се истакне дека тој стремеж овде дал поголеми резултати одошто во ред други негови творби од поранаиот период на неговото творештво. Сепак, и овде е очигледна констатацијата дека Прличев мошне недоволно го знае бугарскиот јазик. Стремежот да пишува бугарски не ретко го ништи неговата родна јазична стихија. Оттука се и оние многубројните облици и зборови македонски.

Мојата задача се состоеше во тоа да го доближам ова дело на Прличева до современиот читател давајќи му претстава за поетовиот јазик и стил. Бугарскиот текст е преведуван (некаде се водело сметка и за тоа кои зборови се пообични за денешната литературна употреба), преведувани се, најчесто, и понејасните русизми, а се оставани, во неизменет вид, формите од поетовиот роден говор (охридскиот), турцизмите и црковнословенизмите што и сега можат да се разберат; запазена е, во можната степен, синтаксата на Прличева.

4. Овој превод на „Автобиографијата“ излезе во книгата „Прличев 1893—1903“, „Кочо Рацин“, Скопје, 1953, стр. 1—95. Во потамошните изданија на творби на Прличев („Одбрани страници“, 1959 и „Григор Прличев“ — избор, 1963) преводот е подробно прегледуван и се внесувани во него ред поправки. Тоа е сторено, понекаде, и во ова издание на „Автобиографијата“.



## СОДРЖИНА

„АТЛАС“ — 1967:

Славко Јаневски — ДВЕ МАРИИ

Ташко Георгиевски — ЅИДОВИ

Коле Неделковски — ПЕСНИ

Ристо Крле — ПАРИТЕ СЕ ОТЕПУВАЧКА

Григор Прличев — АВТОБИОГРАФИЈА

Константин Миладинов — ПЕСНИ

И. Мажураниќ — СМРТТА НА СМАИЛ-АГА ЧЕНГИЌ

Иво Андриќ — ПРОКЛЕТА АВЛИЈА

Б. Ќопиќ — ПРЕЖИВЕЛИЦИТЕ НА НИКОЛЕТИНА БУРСАЌ

Франц Кафка — ПРОЦЕС

Јован Поповиќ — ВИСТИНИТИ ЛЕГЕНДИ

К. Мисирков — ЗА МАКЕДОНЦКИТЕ РАБОТИ

Бранислав Нушиќ — ПОКОЈНИК

Марин Држиќ — ДУНДО МАРОЕ

Цветко Мартиновски — ОДБРАНИ РАСКАЗИ

Николај В. Гогољ — РЕВИЗОР

Ѓовани Бокачио — ДЕКАМЕРОН

Иван Точко — ПРСТЕН

Јован Бошковски — МАКЕДОНСКА ДРАМА

Софокле — АНТИГОНА

„АТЛАС“ — ДВАЕСЕТ КНИГИ